*Branislav Rusić*

# MALESIJA

## (Zusammenfassung)

Malesija ist ein kleines, abgelegenes, bewaldetes Karst-gebiet in Westmazedonien, nördlich des Ohrida-Sees. Es umfaßt das ganze Flußgebiet der Golema Reka, des rechten Nebenflusses des Crni Drim. Heute besitzt es vier Dörfer. Bis zum Beginn des XIX Jahrhunderts umfaßte es mehrere kleine Ansiedlungen. Die größte war Zakamen, die „Stadt Zakamen", nach welcher auch dieses ganze Gebiet benannt war. Zakamen und die anderen Ansiedlungen wurden, der Ueberlieferung nach, von albanischen Plünderern aus der Umgebung von Debar zerstört, verbrannt oder irgendwie verwüstet. Seit jener Zeit bezeichnet man dieses Gebiet mit dem albanischen Namen „Malesija". Dieser Name wurde von den südlich Malesijas lebenden Albanern eingeführt, die aus Unter-Debar und dessen Nachbargebiet Malisija stammen und sich am Nordrand des Struga-Feldes angesiedelt hatten. Nur für diese Leute, die im Flachland lebten, konnte das hochgelegene Gebiet um die Golema Reka wirklich „Mal'ësi" — der albanische Ausdruck für „Berggegend" — sein. Die Richtigkeit dieser Feststellung wird auch damit bewiesen, daß es weder in Zakamen noch in Malesija jemals ansässige Albaner gegeben hat, wofür auch alle Benennungen der Ansiedlungen und Orte sprechen. Noch heute sind fast alle Bewohner der Malesija orthodoxe Mazedonier mit den Eigenheiten der „Brsjaken": unter 22 Sippen mit 234 Haushalten und insgesammt 1242 Einwohnern gibt es nur drei Häuser mit Zigeunern, Saison-Schmieden (1948). Von diesen sind 12 Sippen mit 174 Haushalten Alteingesessene, die übrigen 10 Sippen mit 60 Haushalten sind Zugesiedelte aus den Nachbargebieten oder aus gewissen Gegenden Albaniens, wo einst slawische Befölkerung lebte. Diese war von dort hauptsächlich wegen der albanischen Gewalttätigkeiten geflüchtet.

Die hauptbeschäftigung der Alteingesessenen sowie der Neuzugesiedelten war seit jeher die Schaf- und Ziegenzucht, und dieser Wirtschaftszweig zog neue albanische Plünderer an. Da die schwachen und ungenügenden Äcker im Rodeland, in der Ebene und in den erweiterten Flußtälern die Bauern nicht ernähren konnten, betrieben diese seit altersher die „Pečalba" (d. h. sie zogen zur Arbeit in die Ferne), als Zuckerbäcker und Maurer, und zwar nicht nur auf die Balkan-Halbinsel, sonder auch weiter fort. Von die Pečalba kehrte fast niemand mehr zurück. Das sind die Gründe dafür, weshalb das alte Gebiet Zakamen als Auswanderer-Gebiet bekannt ist. Die Zakamener siedelten sich in erster Linie in Poreče an. Aus den gleichen Gründen wanderten später die Bewohner der Malesija aus. Seit jeher ist das Ursprungsgebiet der Auswanderer das Flußgebiet der Golema Reka. Erst in den letzten 50 Jahren zogen 468 Personen aus Malesija fort.

Die Befölkerung von Malesija lebt in Dörfern zerstreuten und zusammengedrängten Typs. Ihre Häuser haben den sogenannten „Čardak" mit einer schmalen Verlängerung, dem sogenannten „Telis", welche hinter dem Hause zum Abort führt.

Ein Sonderteil dieser Arbeit enthält eine Beschreibung folgender Dörfer in Malesija: Prisojani, Zbaždi, Ržanov und Lokov. Im „Zusatze" wird eine detaillierte Beschreibung der Dörfer Seljci und Burinec gegeben, welche nordwestlich von Malesija liegen, im Nachbargebiete Župa. Sie gehören ebenso wie die Dörfer in Malesija zum Bezirke von Struga.




*Цртеж 1: Малесија*




*Цртеж 2: Воде, насеља и путови у Малесији*




Цртеж 3: куһна „чатија"

1, „диреци" (у једнини: „дирек"); 2, „табани" („табан"); 3, „волк"; 4, „гређе" („греда"); 5, „глаици" („глаица"); 6, „маји" („маја", „маиа"); 7, „папази", „попои" („папаз", „поп"); 8, „шклеме"; 9, „чатми" („чатма"); 10, „враће" („врата"); 11, „штемби" („штемба"); 12, „праг"; 13, „излог".

САДРЖИНА



Цртежи 1, 2 и 3 у прилогу

ЈОВ. Ф. ТРИФУНОСКИ

# ЗА ТУРСКОТО НАСЕЛЕНИЕ ВО ПОЛОШКИТЕ СЕЛА

„Миграције и порекло становништва су централно питање и полазна тачка свих студија о народима за највећи део Балканског Полуострва“.

(Ј. Цвијић)

## 1

Досегашните испитувачи на Полог *Ѓ. Петров, Ј. Цвијиќ, Ј. Х. Васиљевиќ, А. Селишчев* и *Р. Петровиќ* за неговото селско турско население дале малу податоци: они ни од далеку не се доволни за да може да се добие основа за подобро познавање на споменатото население.

Затоа јас во неколку пати (од 1945 до 1951 година), испитувајќи ги полошките населби, ги испитав и сите оние села во кои живее турско население. Во овој прилог ќе изнесам заклучоци до кои ми дозволува да дојдам материјалот прибран на терен. Материјалот е антропогеографски и он се однесува не бројот, рашireноста, потеклото и движењата на турското население. Се надевам дека со овој прилог ќе придонесам кон нашето недоволно знаење за тоа прашање.[1])

## 2

Населението со турски јазик во Полог сега брои 104 рода со 757 домови[2]) и оно е распоредено во шеснаесет села[3]). Тие села се овие:

---

[1]) Овој прилог е дел од поголема антропогеографска работа за Полог. Во таа работа, која ќе има и посебен дел, ќе ги објавам материјалите прибрани на терен за поодделните турски родови. — Освен во селата, Турци во Полог живеат и во две градски населби, Тетово и Гостивар. За тие градски Турци пооделни податоци изнесени се кај Ј. Х. Васиљевиќ: По Тетовској области, Братство XXIX, Београд 1938, стр. 180—190; R. Petrović: Polog, Zagreb 1942, str. 13, 14, 66—76; Ј. Трифуноски: Гостивар, Гласник Географског друштва, XXVII, Београд 1947, стр. 100—103.

[2]) Турците во Полог чинат релативио мала група на населението, затоа што на нетурското население (Албанци, Македонци и други) во полошките села дојдуваат околу 13.773 куќи.

[3]) Материјалот за населението со турски јазик во полошките села приберуван е од самите мештани. Но морам да споменам дека испитувањето беше прилично отежнато бидејќи кај Турците преданијата се доста изгубени, а после тоа постоеја и поединци кои со недоверба се однесуваа кон испитувањата од овој вид.




Сл. 1. — Распоред на селата со турско население во Полог:
1. М. Турчане, 2. Г. Бањица, 3. Д. Бањица, 4. Вруток, 5. Здуње, 6. Дебреше, 7. Врапчиште, 8. Теарце, 9. Жеровјане, 10. Милетино, 11. Челопек, 12. Полатица, 13. Требош, 14. Озормиште, 15. Прељубиште и 16. Подбреѓе.

## а. Горни Полог

| Села: | родови | домови |
|---|---|---|
| 1. Мало Турчане | 1 | 7 |
| 2. Горна Бањица | 23 | 71 |
| 3. Долна Бањица | 17 | 90 |
| 4. Вруток | 1 | 4 |
| 5. Здуње | 7 | 73 |
| 6. Дебреше | 12 | 61 |
| 7. Врапчиште | 24 | 353 |
| сè | 85 | 659 |



(Фот. А. Трајаноски, 1952 г.)

Сл. 2. — Турци од селото Горна Бањица.

## б. Долни Полог

| Села: | родови | домови |
|---|---|---|
| 8. Теарце | 5 | 70 |
| 9. Жеровјане | 3 | 5 |
| 10. Милетино | 2 | 7 |
| 11. Челопек | 3 | 6 |
| 12. Полатица | 1 | 1 |
| 13. Требош | 1 | 1 |
| 14. Озормиште | 2 | 6 |
| 15. Прељубиште | 1 | 1 |
| 16. Подбреѓе | 1 | 1 |
| сè | 19 | 98 |
| вкупно | 104 | 757 |

3

Населението со турски јазик во полошките села има мешовито потекло. Споменатата мешавина настапила заради тоа што поедино муслиманско нетурско население (во главно Албанци, а во помала мера Македонци и други) примило турски јазик, турско национално чувство и така се изедначило со правите Турци. Општ преглед на потеклото кај населението со турски јазик се виѓа од следнава таблица.

**а. Население со турско потекло**

| Области и места: | родови | домови |
|---|---|---|
| 1. Од Анадол . . . . . . . . . . | 5 | 53 |
| 2. „ Токат (Tokat) . . . . . . . . | 1 | 13 |
| 3. „ Конија (Kanya) . . . . . . . | 2 | 11 |
| 4. „ Курдистан (Kurdistan) . . . . | 1 | 5 |
| 5. „ Мала Азија вопшто . . . . . | 43 | 283 |
| сè | 52 | 365 |

**б. Население со албанско потекло**

| Области и места: | родови | домови |
|---|---|---|
| 1. Од Љума (Ljyma) воопшто . . . | 5 | 34 |
| село Чаја (Čaja) . . . . . . . | 3 | 76 |
| „ Дарда (Darda) . . . . | 1 | 8 |
| „ Бица (Bican) . . . . . | 1 | 1 |
| 2. Од окол. на Пишкопеја (Peškopeja) | 5 | 40 |
| 3. „ Калис (село Церени — Cereni) | 2 | 19 |
| 4. „ Мат (Matja) . . . . . . . . | 1 | 6 |
| 5. „ Дебарска Малесија (Malit-zi) . | 1 | 14 |
| 6. „ Дукаѓин (Dukađini) . . . . . | 1 | 1 |
| 7. „ Булчиза (Bulčiza) . . . . . | 1 | 1 |
| 8. „ фисот Тсач (Thaç) . . . . . | 1 | 9 |
| 9. „ Северна Албанија воопшто . | 22 | 162 |
| сè | 44 | 371 |

**в. Население со македонско потекло**

| Области: | родови | домови |
|---|---|---|
| 1. Од Булчиза во С. Албанија . . . | 1 | 6 |
| 2. Со непозната старина . . . . . | 2 | 7 |
| сè | 3 | 13 |

**г. Население со неутврдено потекло**

| | родови | домови |
|---|---|---|
| 1. Неутврдено потекло . . . . . . | 5 | 8 |
| вкупно | 104 | 757 |



(Фот. А. Трајаноски, 1952 г.)

Сл. 3. — Турци од селото Долна Бањица на орање.

На следнава таблица се дава преглед на потеклото кај турското население по поедини села:

| Ред. бр. | Села | Население со турско потекло | | Население со албанско потекло | | Население со македонско потекло | | Население со неутврдено потекло | |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| | | р. | д. | р. | д. | р. | д. | р. | д. |
| 1. | М. Турчане | — | — | 1 | 7 | — | — | — | — |
| 2. | Г. Бањица | 14 | 56 | 9 | 15 | — | — | — | — |
| 3. | Д. Бањица | 9 | 45 | 5 | 32 | 3 | 13 | — | — |
| 4. | Вруток | 1 | 4 | — | — | — | — | — | — |
| 5. | Здуње | 4 | 43 | 3 | 30 | — | — | — | — |
| 6. | Дебреше | 5 | 19 | 7 | 42 | — | — | — | — |
| 7. | Врапчиште | 7 | 110 | 17 | 243 | — | — | — | — |
| 8. | Теарце | 5 | 70 | — | — | — | — | — | — |
| 9. | Жеровјане | 2 | 4 | 1 | 1 | — | — | — | — |
| 10. | Милетино | 2 | 7 | — | — | — | — | — | — |
| 11. | Челопек | — | — | — | — | — | — | 3 | 6 |
| 12. | Полатица | — | — | 1 | 1 | — | — | — | — |
| 13. | Требош | — | — | — | — | — | — | 1 | 1 |
| 14. | Озормиште | 2 | 6 | — | — | — | — | — | — |
| 15. | Прељуб. | — | — | — | — | — | — | 1 | 1 |
| 16. | Подбреѓе | 1 | 1 | — | — | — | — | — | — |
| | Сè | 52 | 365 | 44 | 371 | 3 | 13 | 5 | 8 |

## 4

Без сомнение дека Турците во почетокот на своето владение во Полог почнале и постојано да се населуваат. Спрема тоа првата нивна селидба била во 15 век. Тоа се гледа и од историските извори, кои во реченото време споменуваат поодделни Турци од неколку полошки села, на пример, од Врапчиште, Пирок, Добри Дол, Здуње, Теарце, Нераште, Форино, Чегране, Речица итн. Тие податоци очувани се во пресудата со која е потврден вакуфот на Мехмед бег 1461 или 1462 година[4]). Доселувањето на турското население во Полог траело и подоцна.

Но врз основа на свои испитувања сум дошол до заклучок дека стариот слој на турското население во Полог подоцна скоро сосем исчезнал. Тоа могло да биде за време на австро-турската војна на крајот од 17 век кога исчезнале првобитните Турци уште во Скопје[5]), Скопско Поле[5а]) и во други соседни краишта кои биле зафатени со споменатата војна. Предците од најголем број денешни турски родови во полошките села, по народно предание и по запамтени родовски појаси, почнале да се доселуваат главно од 18 век. Еден број од турските родови се доселил и во поново време, околу 1876/78 година, кога дојдувале како муаџири од Србија и Бугарија.

Како постари турски доселеници во Полог сега се убројуваат родовите Џакмановци, Аџоларци, Чифлижани во Теарце; Чапраз, Спаија, Фис во Врапчиште; Фазлијовци во Горна Бањица; Асановци, Бурнузлар, Бручлари во Долна Бањица; Баба Мусовци во Вруток; Бандовци, Кор Гуљевци во Здуње, Ќурдевци во Озормиште и уште некои други. Најмлади по времето на доселување, како е споменато, се муаџарските родови. Во тие спаѓаат: Врањко, Оџалари, Кара Батак сега населени во Врапчиште; Бановци сега населени во Теарце; Маџури населени во Дебреше итн.

## 5

Познато е колку настојувала турската власт да има во својата држава што повеќе раширено муслиманско население, а нарочно Турци. На турските колонисти давани им се разни повластици. Од испитувањата се гледа дека предците на сегашните турски родови во полошките села дој-

[4]) Гл. Елезовић: Турски извори за нашу историју, „Јужна Србија", Скопље 1922, стр. 167, 168.

[5]) Гл. Елезовић: Турски споменици у Скопљу, Гласник Скопског Научног друштва, књ. V, Скопље 1929, стр. 243, 246; истиот: О именима и пореклу старијих муслиманских породица у Скопљу, Зборник за етнографију и фолклор Јужне Србије и суседних земаља, књ. I, Скопље 1931, стр. 13.

[5а]) Ј. Трифуноски; Скопско Поље (во ракопис).

дувале главно како сопственици на чифлици[6]), како спаии и како ислужени војници. Како сопственици на чифлици дошле, на пример, предците од родот Чивлижани, сега населени во Теарце; предците на родот Азнетар сега населени во Жеровјане; предците на родот Реч Пољош сега населени во Полатица итн. Како спаии се доселиле основателите на родот Спаија во Врапчиште, а можеби и некои други.



(Фот. А. Трајаноски 1952 г.)

Сл. 4. — Претежно турското село Горна Бањица.

Поодделни турски родови се доселувале уште заради тоа што во Полог биле повикувани од познаници, некои во оваа област дојдувале за да би се засолниле од освета и слично. Но сите тие причини не могле да имаат голем значај. Дека се доселиле бегајќи од освета сега се прикажува за родот Џакмановци во Теарце и за родот Лика Јаз во Врапчиште. Родот Аџалари во Теарце потекнува од предок кој бил „сеиз" кај понапред многу богатите Џакмановци од истото село.

6

Еден дел од населението со турски јазик во денешните полошки села се доселил непосредно дојдувајќи од места на потеклото (старината). Така дошле, на пример, Чапраз во Врапчиште, Шабановци во Горна Бањица, Кор-

[6]) Чифлиците во еден дел станувале како даровници од државата кон поодделни заслужни муслимани (Турци и Албанци). Даровниците се чинети на штета од понапрежните православни македонски власници или на штета од манастирите.

бовци во Дебреше и уште некои други родови. Туку поголем е бројот на оние доселеници кои во сегашниве села се доселиле етапно: од старината најпрво прејдувале во други области и населби па од нив дојдувале во сегашниве села. Примери за етапно доселување има различни: Баба Мусовци со потекло се од Мала Азија; оттаму отспрвин дошле во Коџаџик кај Дебар, па после прешле во сегашново село Вруток. Азнетари од Анадол дошле во Тетово, па во Жеровјане. Курдовци од Курдистан исто така прво дошле во Тетово па оттаму прешле во Озормиште. Бурназлар и Бручлари од Конија во Мала Азија дошле во Гостивар, па после тоа во Долна Бањица. Родот Оџалари потекло знае во Северна Албанија. Од споменатата старина они најпрво се доселиле во Горна Река (извориштен дел на Радика) па после се преселиле во Врапчиште во кое потполно се потурчиле. Етапно се доселувале и сите муаџирски родови: Маџури во Дебреше дошле преку Дели Орман во Бугарија; Оџалари во Врапчиште дошле преку видинскиот крај (исто така во Бугарија); родот Врањко, такуѓере населен во Врапчиште, се доселил 1876/78 година од Врање.

Доселувањето на Турците се вршело во помали групи и поединечно. При доселувањето они се населувале во стари македонски христијански села. Од географскиот положај на тие села се гледа дека турското население *претежно одберувало поедини селски населби крај важни патишта и кои се по природните и стопанските особини за живот најподесни*. Такви села се Теарце, Врапчиште, Дебреше и Здуње во подножјето на Шар-Планина и обете Бањици (Горна и Долна) во подножјето на Влаиница. *Во споменатите шест полошки села застапен е најголем број од турските домови (преку 90%)*. Останатите малубројни Турци по другите села живеат во групи кои бројат 1 до 7 куќи па се така они измешани во масата од останатото нетурско население (албанско и македонско).

Како што се гледа и од напред изнесената таблица турско население далеку повеќе има во Горни Полог (659 к) на југозапад, одошто во Долни Полог (98 к) на североисток. Овој нееднаков распоред по селата сигурно настапил затоа што во Долни Полог лежи стариот град Тетово и најглавната градска населба во сета полошка котлина. Споменатиов град ги привлекувал турските доселеници, претежно оние кои дојдувале во Долни Полог. Во Горни Полог гратчето Гостивар за време на Турците не претставувало развијена населба (почнало да се развива како градска населба од другата половина на 19 век)[7]) и заради тоа Турците од тој крај биле упатени во поголем дел да се распоредуваат по селата.

[7]) Ј. Трифуноски: Гостивар, стр. 97.

7

Од Турците во внатрешните преселувања, вршени меѓу поодделни полошки населби, учествувале неколку родовски гранки. Родот Чапраз од Врапчиште дал преселеници за Добри Дол (тамо они се поалбанчиле). Родот Гафур во Здуње пред тоа живеел во Бањица (Горна или Долна ?). Турците викани Леков во Жеровјане се гранка од истовиканиот род кој живее во Врапчиште. Знатен број турски фамилии од поодделни полошки села прејдувал во ново време во полошките градови. Така во Тетово прешле околу 7, а во Гостивар околу 10 фамилии. Споменатите фамилии пред тоа живееле во Милетино, Озормиште, Вруток, Горна Бањица. Внатрешното турско преселување појако е кон полошките градови, а послабо кон селата.

8

Освен доселување на Турци во Полог, од оваа област имало и нивно иселување. По народното предание, посигурно можат да се следат само оние иселувања извршени после ослободувањето од турската власт 1912 година. Така деломично се иселиле во Турција овие турски родови: Џакмановци од Теарце (12 к), Агалари од Милетино, Курдевци од Озормиште. Има и сосем иселени турски родови: Аџи Беќир Ага, Суљовци и Ааџи Јакуп (сите околу 10 к) од Долна Бањица; Али Џаќировци од Озормиште. Некои полошки Турци се готвеле за иселување во Мала Азија и затоа ги продавале имотите. Потоа они се откажале од селидба зашто биле спречени од страна на тогашната власт. Како се цени, од полошките села веднаш после 1912 година се иселиле околу 50 турски фамилии.

9

Проучувајќи го потеклото на населението во сите полошки села сум утврдил 12 муслимански родови со турско потекло (вкупно 35 куќи) чие население, затоа што живее осамено меѓу претставители од други етнички групи, постепено се поалбанчило или пословенило во Полог. Се поалбанчиле овие родови: Чапраз (2 к) во Добри Дол; Оџа (1 к), Маџаре (3 к), Дане (2 к) и Љанге (2 к) во Чегране; Бајрам Деде (3 к) во Градец; Стрег (2 к) во Нераште; Пржаљ (6 к), Читак (5 к), Татар (3 к) и Сакалар (3 к) во Доброште. Поради тоа што живее во торбешкото село Јеловјане се пословенил турскиот род Топузовци (3 к)[8]).

[8]) Ј. Трифуноски: Урвич и Јеловјане, два торбешка села у Пологу, Гласник Етнографског института САН, I/1—2, Београд 1952, стр. 413, 414. — Бројот на поалбанчените турски родови не треба да се земе како потполно точен бидејќи за тој процес сега е тешко сé да се дознае во полошките села.

10

Од сето што е напред истакнато можат да се изведат овие заклучоци:

1) Турското население во полошките села не претставува некоја сродничка целина, туку е составено од релативно разнородни елементи, различни по потекло.

2) Постариот слој на турското население во полошките села речиси сосем исчезнал. Предците на најголемиот број денешни родови во полошките села се доселувале главно од 18 век.

3) Населението со турски јазик сега е претежно населено во шест полошки села и тоа во Врапчиште (353 к), Долна Бањица (90 к), Здуње (73 к), Горна Бањица (71 к), Дебреше (61 к) во Горни Полог на југозапад и во Теарце (70 к) во Долни Полог на североисток. Во споменатите села вкупно има 718 нивни куќи, додека останатите 39 куќи со население од турски јазик се распоредени во сосем мали групи и поединечно по други полошки села.

Би биле многу занимливи идните испитувања етнолошки, антрополошки и други за сето ова прашање; во овој прилог јас морав да се задоволам само со истакнување на поедини антропогеографски карактеристики, кои до сега исто така не биле посебно проучувани.

*Jov. F. Trifunoski*

## SUR LA POPULATION TURQUE DES VILLAGES DE POLOG

*Résumé*

La population parlant la langue turque qui habite dans les villages de Polog (région de la Macédoine du Nord-Ouest) est d'origine mixte. Cette mixtion résulte du fait qu'un certain nombre de musulmans que ne sont pas d'origine turque (surtout les Albanais et dans une mesure restreinte les Macédoniens et les autres populations) ont accepté la langue et le sentiment national turcs, de sorte qu'ils sont devenus égaux aux vrais Turcs. La population de Polog, qui parle la langue turque, compte à présent 104 familles divisées en 757 maisons (365 maisons sont d'origine turque, 371 maisons d'origine albanaise, 13 maisons d'origine macédonienne, 8 maisons dont l'origine n'est pas déterminée) et elle est disposée dans 16 villages.

Les Turcs ont commencé à s'établir en Polog dès le début de leur règne dans cette région. Donc, leur premier établissement en Polog date du XVe siècle. Mais, me basant sur mes recherches récentes, je suis arrivé à la conclusion que la couche ancienne de la population turque a presque complètement disparu de Polog. La disparition de cette population a pu avoir lieu vers la fin du XVIIe siècle, pendant la guerre austro-turque, quand les Turcs primitifs ont aussi disparu des autres règions qui étaient le théâtre de la guerre. Les ancêtres de la plupart des familles turques actuelles ont commencé à immigrer surtout au XVIIIe siècle. Un certain nombre de familles turques a immigrè en Polog dans une époque plus récente, à savoir vers 1878, quand ils venaient de Bulgarie et de Serbie.

Les autorités turques tâchaient de rassembler en Polog le plus grand nombre de population musulmanne, et surtout des Turcs. On donnait des bénéfices diverses aux colonisateurs turcs. Ceux-ci venaient comme propriétaires des villages, comme fonctionnaires, comme des soldats ayant réglé leur service militaire, comme des personnalités religieuses etc.

L'immigration des Turcs se faisait dans de petits groupes ou bien en particulier. Au cours de leur immigration ils s'établissaient dans de vieux villages chrétiens appartenant aux macédoniens. D'après la situation de ces villages on peut constater que les Turcs choisissaient surtout des habitations campagnardes qui se trouvaient au bord des routes importantes et qui, d'après leurs qualités naturelles et économiques, étaient les plus favorables à vivre. Tels sont les villages: Tearce, Vrapčište, Debreše, Zdunje, aux pieds de Šar-Planina et les deux Banjica (la haute et la basse) aux pieds de Vlainica. Les familles turques de ces six villages font la plus grande partie des habitants (plus de 90%). Les autres Turcs, dont le nombre est beaucoup moindre, vivent dans les autres villages dans de petits groupes de 1 à 7 maisons, confondus dans la masse des habitants de Polog qui sont d'une autre origine que turque.

Après 1912, lorsque Polog fut libéré de la domination turque, un certain nombe d'habitants d'origine turque ont commencé à émigrer. Le nombre de ces émigrants monte jusqu'à 50 maisons. D'autres Turcs de Polog se préparaient à partir pour la Turquie et dans ce but ils vendaient leurs biens. Mais ils étaient obligés de renoncer à leur dessein car les autorités précédentes d'État les empêchaient de quitter le pays.

Х. ПОЛЕНАКОВИЌ

# ПРОТИВ КОЈ ВЛАДИКА Е УПЕРЕНА ПЕСНАТА НА АНДРЕЈА ПЕТКОВИЧ „ГЛАС ОТ ДАЛЕКА ЗЕМЛЈА“?

1. До неодамна песната „Глас от далека земља“ — што прв пат беше напечатена во „Цариградски вестник“, год. X, бр. 474, од 12 март 1860 год. — му се припишуваше на нашиот познат поет Константин Миладинов и како таква е публикувана во последните три изданија од делата на Миладинов [1]), макар што песната не беше потпишана со името на К. Миладинов туку со псевдонимот „Правдољубов“.

Во „Македонски јазик“, год. III, бр 7, 155—166, Александар Спасов утврди дека авторот на „Глас от далека земља“ не е Константин Миладинов туку друг еден наш поет уште недоволно проучен — Андреја Петкович. Изнесувајќи докази за своето тврдење по однос авторството на песната што е во прашање, Спасов ја прикажа и полемиката што, во „Цариградски вестник“, беше предизвикана со дописот на „Правдољубов“, во којшто песната „Глас от далека земља“ беше уклопена како поетска документација на оптужбата против нешколуваните владици, конкретно против Бугаринот владика чие што име не ни беше досега познато. Одговарајќи му на Петковича — „Правдољубов“, полемичарот „Безпристраснij“ (= Васил Друмев), грубо се нафрли на Петковича, наречувајќи го дека е „Кривдољубов“ и импутирајќи му дека е „... проклјат фанариотин“,*) кога такви зборови може да рече против еден владика Бугарин.

Задачава на мојов прилог е да го утврдам името на бугарскиот владика кого така жестоко го нападна нашиот поет и, при тоа, да дадам уште една потврда за исправноста на тврдењето на А. Спасов по однос на авторството на песната „Глас от далека земља“.

---

[1]) Димитър и Константин Миладинови, Съчинения, под редакцията на Никола Табаков, Хемус, София, 1939, 1943²; Ив. Хаджов: Братя Димитър и Константин Миладинови, Библиотека Българска книга, № 15, София, 1944;

*) Сите цитати ги давам со денешна азбука.

Припишувајќи му го псевдонимот „Правдољубов“ на Константин Миладинов, и со тоа зголемувајќи му го бројот на песните уште со една, Н. Табаков на стр. 94—96 од делото спомнато во белешка прва, ја донесе и дописката на „Правдољубов“[2]). Од таа дописка ние ја дознаваме критиката на „Правдољубов“ — Петкович не само по однос на владиката против кого е испеана песната „Глас от далека земља“, туку и по однос на општата положба. „. . . на онаја груба простота, в која се находјат у нас сички духовни лица, от сами долни и до нај-горни“. Изјаснувајќи се за потребата да се изнајдат лекови со коишто ќе му се помогне на народот „. . . да ни изведат на прав и спасителен пат“, Петкович наоѓа дека „Нај-векје от сички за нас сега је потребно образование како светско, така и духовно. Еве два путеводителја кои једни само можат да ни изведат от онаја темнота, в која стига векје се находиме“. Констатирајќи го народниот протест против грчките владици, Петкович објаснува дека „Напрасно се плачиме само от грчко духовенство, а себе оправдаваме! Напрасно викаме против Грци Владици и сакаме на место нив Б’лгари“. Место владици, вели Петкович, „Нека отворим једин пат по сички наши градови светски и духовни училишта и ги наделиме сос сички необходими средства, пак тогај за здраво можиме да чакаме образовани и граждани и достојни пастири“. Но, предвидувајќи дека неговиот предлог за давање првенство на отварање школи пред барањето владици, ќе наиде на отпор кај поединци, коишто, од разни разлози, со нетрпение чекале да се заменат грчките со бугарски владици, Петкович, со една народна пословица, сака да го обори тоа нетрпение, докажувајќи дека „. . . от недостојни, прости и груби Архипастири и пастири, ако и да се Б’лгари, мало за нас полза“. Оваа мисла на Петковича, и целата дописка со песната, го разбесни „Беспристрасниј“, којшто го испсу Петковича, припишувајќи му најлоши намери и клеветејќи го како фанариот, особено подвлечувајќи ја мислата дека било невозможно да се отвораат школи додека се владиците Грци![3]).

Барањето на достојни и учени пастири Петкович го образложува и со опасноста што се јавуваше во Македонија и Бугарија од страна на католичката пропаганда „. . . кога от вси страни напирајат в наше сирото отечество западни многоучени проповедници“. Ако се добијат школувани пастири, резонува Петкович, тие ќе можат да ѝ се противстават на унијатската пропаганда, бидејќи Петкович токму

[2]) Во второто издание на Сочиненијата на Миладиновци, на стр. 95, Табаков прави забелешка со којашто става извесна резерва по однос авторството на песната „Глас от далека земља“;

[3]) А. Спасов, Наведено дело, 161 – 162;

на неа мислеше, кога зборуваше за западните многучени проповедници. — Продолжувајќи ја дописката, Петкович со радост ја поздравува веста за отворањето школа во Трново, прижелувајќи такви вести да чуе и од другите градови на Македонија и Бугарија.

За да би ја илустрирал лошата положба кај народот со кого управувале неуки владици, Петкович ја донесува песната „Глас от далека земља“ како „разказ, кој ми је разкажан от очевидци за онија наредби Архијереја Б'лгарина . . . кога бил в . . . Епархија. Сички притесненија и злоупотребленија, кои он правил в . . Еве што ми разкажале за . . . кога бил в . . . Епархија . . .“.

Пасторалниот пејзаж, даден во првите строфи на песната, се заматува со свирепата стварност, од којашто се гледа како владикините пратеници по селата собираат владикини даноци:

„Поп и Протосингел седеле
На дукјан владикино сбирале.

Пред них бедна баба стојала
И ги желно, сирота, молила:
Да ја почекајат неколку време,
Док' некоја пара от работа земе . . .

Но на нејзини ъути плачови
Отговориле ѝ овија гнусни речови:
Донеси бабо твое вршниче,
Ако ли не, једно тепсијче —“

И откако уплашената баба им донесе на изјадниците „тепсија широка“, вака сиротата се извика:

„Милиј боже, милиј,
И вси небесни сили!

За ова ли се молихме
Оваква ли радост чекахме!
И грци ни Владици мачеха,
Но не ни тепсии зимаха —“.

за да би завршила со зборовите:

Ово ли је Б'лгарин владика
Кој ни чини мака толика;
Подобро је оште сто години,
Ако сме на мака наречени,
Да имаме Владици Грци,
Него ли овакви Б'лгари в'лци“.

Откако ја даде стихотворбата, Петкович продолжува да го напаѓа среброљубивиот владика: „Притеснеије, кои притегнала . . . Епархија за пари от ненаситнаго . . . се безбројни. Он многу добро мог'л да учини за цркви и училишта в таја Епархија, имајќи такво големо состојание; но уви! он го употребјавал на богати обеди на свилени и ск'пи дрехи; на добри кони и други непотребни за него, како духовно лице, пиштности (салтанатл'ци)".[4]).

Во дописката и во песната, на односните места каде би требало да се даде името на владиката и епархијата се наоѓаат точкици, испуштени се имињата и на владиката и на епархијата. Дали тоа го сторил самиот Петкович од извесни разлози, или се тоа обзири на редакцијата на „Цариградски вестник", не ми е познато. Но секако, макар што со точкиците се покриваше името на среброљубивиот владика и несреќната епархија што владиката вака „стручно" ја стрижеше, на читателите на „Цариградски вестник" би требало да им било јасно за кого станувашe збор, бидејќи во годините на коишто се однесуваше дописката на Петковича, во Македонија — па и во Бугарија — малку Бугари беа владици. Но со утврдувањето на ова прашање како да не се бавел никој produделно, иако, блиску до времето кога беше напишана дописката на Петковича, беше спомнато за кој владика станува збор.

2. Во делото на српскиот историчар Панта Среќковиќ: *Синан паша*, Биоград, 1865, на стр. 109—125 се наоѓа еден „*Поглед Косовца на стање ствари у Старој Србији*". Како за овој „Поглед . . .", исто така и за останатите материјали што се објавени во спомнатата книга, Среќковиќ добил податоци од познатиот Сима Андрејевиќ Игуманов од Призрен. Интересно е да се спомене дека Сима А. Игуманов во спомнатиот „Поглед . . ." ги третира истите прашања за коишто зборува Петкович во својата дописка и песната „Глас от далека земља" и на начин како што тоа го чини Петкович. Како и Петкович и Игуманов (односно Среќковиќ) смета дека грчките владици не се најголемо зло што го мачи народот во Стара Србија, и укажува на примери од коишто се гледа дека имало добри владици Грци, додека укажува на повеќе примери на лоши свештеници Срби, коишто го малтретирале народот натурајќи му разни намети, што со сила, со Арнаути и Турци, ги извлекувале од народот. Меѓу останатите негативни свештени лица за коишто зборува Сима А. Игуманов го спомнува и владиката против кого пее Петкович: „Послије Захарије био је Ананије врло добар човјек. А какав беше онај Аксентије из Самокова? Он је био владика у Мостару у Херцеговини, пак је људма дојадио горе од најгорег манџуке. Он им је продавао све

[4]) Сите цитати од кај Н. Табаков (белешка 1), 94—96, 90—92;

па чак и тепсије и лонце у чему кувају јело. Њега је врло добро описао г. Андрија Петкович. Како је био бугарин, а у Бугарској се почне вика на грчке владике, то га бугари за велику срећу мостараца, узму у Велес, али он је и ту починио таква зла, да су га прогнали"[5]) (к. м.)

Од наведените зборови на С. Игуманов јасно се дознава името на владиката за кого пишувал Петкович во својата дописка и песна „Глас от далека земља", макар што овдека дописката и не се наведува. Доволно е да се погледаат подвлечените зборови, па да се види дека станува токму збор за грабењето тепсии и слични работи, за кои што се пее во „Глас от далека земља". Од зборовите на Игуманов се добива уште една потврда за тоа дека песната е дело на Андреја Петкович, како веќе докажа, по друг пат, Александар Спасов. Од порано изнесеното за „Поглед . . ." на Игуманов, се виде дека погледите на овој се истоветни со тие на Петковича, како по однос на владиците, исто така и по однос на просветното прашање во Македонија, Бугарија, Стара Србија.

Бавејќи се во Одеса со трговија С. Игуманов имаше можност да се запознае и со А. Петковича, додека овој учеше во Ришелевскиот лицеј во Одеса[6]), и со него да дискутира за прашањата како да се издигне нашиот народ. Од литературата познато е дека Петкович и Игуманов одржувале врски преку писма и подоцна. Така познато е едно писмо што Андреја Петкович му го упатил на Игуманов од СПетербург на 28 март 1865 г. Веќе од самото титулирање во писмото, и од неговата содржина, се гледа дека меѓу Петкович и Игуманов постоеле блиски, пријателски врски. Петкович му се обрнува на Игуманов со зборовите: „Драгиј ми Г-не Симо!" и, понатаму, му заблагодарува за некакво писмо што Игуманов му го испратил на Петковича на 17 март истата година заедно со „ . . . известија, која сте ми у оном саобштили, тичућа се до положенија народа у Старој Србији, како у моралном тако и у материалном отношенијама".[7]) — Извештајот што Игуманов му го испратил на Петковича, којшто во тоа време е веќе во дипломатската служба на Русија, секако треба да претставува нешто слично на „Поглед Косовца на стање у Старој Србији", којшто е напечатен токму таа година кога и писмото, односно извештајот испратен до А. Петкович.

Од досега изложеното сметам дека може со сигурност да се тврди оти автор на песната „Глас от далека земља"

---

[5]) П. Срећковић, Синан-паша, Биоград, 1865, 113;

[6]) Споменица педесетгодишњице Призренске богословско-учитељске школе 1871—1921, Београд, 1925, 14—15;

[7]) Наведената Споменица, 15,. Д-р Јов. Хаџи Васиљевић, Просветне и политичке прилике . . ., Београд, 1928, 101, бел. 1;

е Андреја Петкович и дека владиката Бугарин, што се критикува во дописката и песната е Авксентија Велешки.

А дека Авксентија Велешки бил токму таков како го прикажува А. Петкович можат да се приложат уште некои докази.

Пред да дојде за велешки митрополит Авксентија цели десет години провел во Мостар како Херцеговски митрополит. Како се однесувал спрема бедното херцеговско население ни зборува Јоаникије Памучина во работата: „Животопис о. Серафима Шолаје, ефимера Мостарског с продужењем историје грчких митрополита у Мостару[8]). Авксентија, „родом Бугарин", дошол во Мостар за митрополит на 1 април 1838 г. и веднаш отишол на Таслиџе (Плевље) „да одонуда започне народ глобити". Шолаја, којшто бил придружнк на Авксентија, во правењето паралела меѓу Авксентија и другите митрополити, што пред овего биле во Мостар, за Авксентија може да рече само најлошо: „ . . . али овај бугарски лончар (Сваког лета долазе бугари из његова отечества у Херцеговину те граде од гњиле судове, зато смо га сви звали: лончаром и ћупаром) никад ми не даде у кући са собом ноћити, но ме ишћерај . . . " . Давајќи понатаму карактеристика за Авксентија Шолаја костантира дека Авксентија бил „велики посник и богомољац", но и „злопамтило, јаспреша, среброљубац, и свештеномрзац", кој „поглоби манастире, свештенике и вас народ". Авксентија се издавал за Грк; во неговата придружба стално идел гаваз, којшто немилосрдно ги извршувал неговите наредби. Поради неговото „ненасићено среброљубство, а за највише што глоби и узнемирава сиромашне мртве" народот завртил глава од него, но тоа нему ништо не сметало одново да го пљачкосува населението. На своите визитации Авксентија водел „ . . . са собом зле Турке, кои су везали, пењали и пребијали свештенике и народ". Со турската војска одел против Његоша. Обиколувајќи ја по трет пат својата епархија тој, со своите гавази, „ . . . чинио је страшно насиље, глобио и робио, и пребијао свештенство и народ, по манастирима пограбио неке љепше утвари и закладе; од људи који му нијесу имали платити, пограбио им је из кућа: пушке велике и мале, ножеве, токе, доламе, женске хаљине, котлове, сане, таве, кантаре".[9]) (к. м.) Поради ваквите постапки на Авксентија, Шолаја можеше да изјави: „Може се казати с једном ријечи, да је тада у свакоме пиштало материно мљеко; јер је сваки дан све повише пакоснији излазио . . . " А народот, кому беа дозлогрдиле насилијата на митрополитот, се потужи кај пашата со зборовите: „Од Косова (битке косовске) оваки створ на двје

[8]) Српско-далматински магазин за 1869 год., 147—170;
[9]) Наведениот Магазин, 162;

ноге није прешао у Херцеговину, као овај Аксентије“. (стр. 163). — Кога Авксентија бил набркан од Мостар „27 априла 1848 године оћера пара и свога покућства 15 товара у Велес“. Опширно за злосторствата на Авксентија во Мостар пишувале Вл. Ќоровиќ[10]), потоа Ј. Радуловиќ и В. Скариќ[11]), коишто сумата што Авксентија ја однесол од Мостар ја преценуваат на 12.000 дукати!

Така натоварен со огромно богатство Авксентија се најде во Велес, каде ја настави својата работа на пљачкањето народот, зашто ќе го осуди Петкович во спомнатата дописка и песната „Глас от далека земља“. И не само Петкович, туку, пред него, и познатиот наш преродбеник Јордан Цинот. — Анализирајќи ја песната „Глас от далека земља“, како песна што му се припишуваше на Константина Миладинов, и заземајќи извесен резервисан став по однос авторството на песната[12]), јас не можев тогаш да го идентифицирам владиката за кого такви осуди рече авторот на „Глас от далека земља“, но можев да укажам на тоа дека слична карактеристика за велешкиот митрополит Авксентија даде, на неколку пати, Јордан Цинот[13]). Во печатените работи не именувајќи го Авксентија, а во приватните писма именувајќи го, Цинот жестоко го осуди владиката Авксентија. Најпрвин во својата дописка под заглавие „Велес“[14]), напишана во Скопје на 1. 12. 1854, во која вели: „В Велес суштествуе един епископ болгарин, кој прекуобичај се гнуси от науката и до душа сја гнуси от учени чоловеци“. Малку подоцна, во две автобиографски писма, Цинот многу поостро ќе го осуди Авксентија, изнесувајќи ги прогоните на коишто бил изложен од страна на владиката. Во едно автобиографско писмо, напишано во Скопје на 9 февруари 1856 г. и упатено во Белград до трговецот, емигрантот од Скопје, хаџи Ѓорѓе Поповиќ, Цинот го изнесува напуштањето на Скопје (коешто следело после судрувањето со скопскиот владика и некои граѓани), во 1853 година, па пишува: „Аз станах, отидох в Велес у манастир св. Јован. Но велешкиј владика Авксентија посла два сејмена (пандура) да ми свезат руци наопако и бијуќи до Велес да ме заведат; голема срамота ми нанесе тој немилостив епископ! Свезан ме отведоха сејмените до крај града. Мои собраќа и отечественици ме отмаха от них . . .“ (писмото не е публикувано,

---

[10]) Д-р Владимир Ћоровић, Мостар и његова Српска православна општина, Београд, 1933, 52—55;

[11]) Ј. Радуловић, Режим фанариота у „турској“ Херцеговини, Историски записи, II, 1—2, 39 сл.; В. Скарић, Из прошлости Босне и Херцеговине XIX вијека, Годишњак Историског друштва Босне и Херцеговине, Год. I, 1949, 32;

[12]) Х. Поленаковиќ, Страници од македонската книжевност, Скопје, 1952, 192;

[13]) Наведеното дело, 136, 192, 220;

[14]) „Цариградски вестник“, № 204—205, 18. XII. 1854;

текстот го давам со денешна азбука, исправувајќи ја и интерпункцијата). Во друго едно автобиографско писмо, пишувано во Скопје на 23 април 1856 г. и упатено пак во Белград, Џинот дава некои нови детали за прогонувањата на коишто бил изложен од страна на Авксентија. Откако престојувал во Влашко и во Белград — пишува Џинот — „. . . па си дојдох дома. Почех оште поуредно да учам. Но дојде друг владика именем Авксентија Болгарин, но хилјада пути позол от првите (мисли Грци владици). — Он како дојде, разбра ради мене; ме призва и ми рече: 300.000 гроша ке дадам, ја ти ке останеш, ја ја овде в Велес! Токо ерзијлен бегај! Он се к'лна и се опна добро, но и ја силно се сопротивих. Најпосле в црквите даде проклетија, кој ке прати у мене дете да учи да е проклет". (Писмото е непубликувано, само некои мали извадоци се искористени во моите *Страници . . .*, текстот го давам со денешна азбука, исправувајќи ја интерпункцијата). — Ете на каков начин Авксентија го оневозможувал Џинот во неговата просветителска работа и со какви сè средства се служел да го набрка од Велес.

Многу повеќе го осудува Џинот митрополитот Авксентија во автобиографското писмо пишувано за време престојот во прогонство во Гјузел-Хисар. Изнесувајќи ги во тоа писмо бројните непријатели, што му го згорчувале животот и му пречеле во работата, Џинот особено многу го напаѓа Авксентија: „Гонение с бесчестие от Митрополита Авксентија болгарина бескнижнаго", и понатаму: „Разорение на училиштето ми от Истаго", и пак: „Разни безчестии от суштаго", и, на крајот: „Неучението и простотата на отечеството от пострекании Авксентиеви силно ме гони, но и оно само незнае за какви причини".[15]). И од овие зборови на Џинот се гледа како Авксентија се однесувал спрема најагилниот велешанец на полето на народната просвета и како истата ја оневозможувал. За работата на Авксентија во Велес прилично опширно пишува К. во својата расправа за Велес[16]), од која се дознаваат, макар што доста оскудно, и некои лоши страни на Авксентија. „Авксентий е дошел от Херцеговина с грамадно богатство", тој „наченал е да води един такъв раскошен живот, каквото до тогаз нѐ сж виждали в Велес". Кај себе имал цел куп од слуги и гавази. „Правил скжпи пиршества", држел „найхубаи коње" во целиот град. За народната просвета малу интерес покажувал; од поповите големи такси земал за запопување. Според К. простиот народ го сакал митрополитот, но мнозина од повидните граѓани го осудувале поради диктаторскиот став и „среброљубието".

---

[15]) Х. Поленаковиќ, Страници . . ., 220;

[16]) К. Сегашното и недавното минжло на град Велес, Периодическо списание, кн XI, 1892, 553 сл.;

Набркан од Велес, Авксентија и во Ќустендил не ќе има поинакво држење[17]). Нешто подоцна тој ќе заземе опозиционен став спрема Патријаршијата, ќе биде испратен во заточеништво и на 1. II. 1865 ќе умре како страдалец за народни права![18]).

---

*H. Polenaković*

CONTRE QUEL ÉVÊQUE A ÉTÉ ÉCRIT LE POÈME „ГЛАС ОТ ДАЛЕКА ЗЕМЛЈА“ DE ANDRÉYA PETKOVITCH


*(Résumé)*

Il n'y a pas longtemps on croyait que le poème „Glas ot daleka zemja“, qui représente une vive protestation contre l'exploitation et le pillage effectués par un évêque bulgare dont le siège se trouvait en Macédoine, a été écrit par le célèbre poète macédonien Constantin Miladinov.

L'article de A. Spasov (paru dans „Makedonski jazik“, III-e année № 7, 155—166) a renversé cette opinion et a prouvé à la fois que l'auteur de ce poème était le peu connu poète macédonien Andréa Petkovitch (ne à Bachino Sélo, près de Veles).

L'auteur de cet article donne encore une preuve en faveur de la constatation de Spasov ef fixe le nom de l'évêque bulgare contre qui a été écrit le poème en question.

Le nom de l'évêque bulgare contre qui A. Petkovitch a écrit son poème est Avksentiy Vélechki. Cet évêque, avide d'argent, avait son siège à Veles à partir de 1848 jusqu'à 1855.

Pendant ce temps il exploitait beaucoup et sans pitié les habitants macédoniens de l'évêché de Veles, ainsi que Petkovitch le dit dans son poème. D'après les écrits d'un autre écrivain macédonien (de Veles) Jordan Hadži Constantinov Džinot, cet évêque avait fermé l'école macédonienne de Džinot tout en le persécutant. A cause de ces persécussions Džinot a été obligé de quitter sa ville natale. Džinot a parle à plusieurs reprises de la tyrannie de l'évêque. Avant son arrivée à Veles, Avksentiy, en qualité d'évêque de Mostar, avait pillé les pauvres habitants de l'Herzégovine pendant les années 1838—1848.


---

[17]) Г. Баласчев, Автобиографни бележки на Синесий, епископ в Щип и Пловдив и Митрополит в Одрин, Охрид и Скопие, София, 1934, 5—6;

[18]) Сборник на Българската академия на науките, XIX, 37.

Х. ПОЛЕНАКОВИЌ

# ТРИ ПРИЛОГА ЗА ЗАПОЗНАВАЊЕТО НА БРАЌА МИЛАДИНОВЦИ

## *1. Хрватскиот печат за престојот на Константина Миладинов во Ѓаково и Загреб и за текот на печатењето на Зборникот од народни песни, како и за крајот на браќата Миладиновци*

### I

Соопштувајќи некои нови податоци во врска со престојот на Константина Миладинов во Загреб и за денот кога беше допечатен Зборникот од народни песни на браќата Миладиновци, напомнав дека главните вести од хрватскиот печат по однсниве прашања ќе ги објавам одделно[1]). Тоа го чинам со овој прилог.

1. Најраната вест, што мене ми е позната, од хрватскиот печат, зборува за бавењето на Константин Миладинов во Ѓаково. Веста е објавена во весникот „Pozor“, бр. 67 од 19 просинца 1860 г. Во дописот се зборува за свечената прослава на стогодишнината од смртта на Андрија Качиќ-Миошиќ. По повод оваа прослава, во ѓаковската црква, после службата, одржал „stari nam znanac na književnom polju Ilija Okrugić prekrasno slovo“. — Како особена новост дописникот на „Pozor“ ѝ соопштува на читачката јавност за бавењето и работата на Константина Миладинов во Ѓаково.

„Novina, ako vam nebude već starina, kod nas je to, da ovdje već dulje vremena boravi bugarski pisac Konstantin Miladenov, pripravlja bugarske narodne pjesme za tisk, a na trošak našega Mecene. Taj će glas sigurno mnoge našince obveseliti, osobito ako primjetimo, da pisac nepoznate riječi bugarske tumači naškim, u kojem ga poslu njekoliko slabačkih ruku naše

---

[1]) *Местото на браќата Миладиновци во историјата на македонската книжевност*, „Современост“, год. II, св. 1—2, стр. 1—20; и во книгата *Страници од македонската книжевност*, стр. 180—200, особено стр. 199; и *Настојувања браќата Миладиновци да напишат македонска граматика*“, Македонски јазик“, 1952, св. 1—2, стр. 22—29, и особено стр. 27;

mladeži podpomaže, kolika korist odtud i manje vještim našincem, a i braći bugarskoj".[2])

Макар дека е веста без некои прецизности, што нас би нѐ интересирале, од неа се дознава до каде дошла работата околу средувањето, препишувањето и редактирањето на Зборникот од народни песни. Особено е важен податокот за тоа дека, во моментот — дописката е датирана на 14 просинац — се работело на изработувањето на речникот, што треба да претставуваше завршна работа околу припремањето на ракописот за печат. Месец дена по оваа дописка Константин веќе, заедно со Штросмајера, беше во Загреб и се токмеше да го предаде Зборникот во печат. Од дописката се дознава, не наполно прецизно, кои раце имале удел во составувањето хрватскиот дел од речникот: На Константина му помагале „njekoliko slabačkih ruku naše mladeži", значи неколку ученици од Ѓаковската семирарија, во која што живееше нашиот поет.

Оваа вест од „Pozor" ќе ја преземе „Даница" од Нови Сад, и со неа ќе се обавести српската читачка јавност за престојот и работата на Константина во Ѓаково:[3]) „У Ђакову је Бугарин Константин Младенов, који спрема за штампу бугарске народне песме, које ће издати велики мецена, преосв. бискуп г. Штросмајер." — Очигледно е писарска грешка замената на презимето Миладинов со Младенов!

2. Втората вест што ја сретнувам во „Pozor" е објавена во бр. 11 за 1861, од 14 сијечња (јануари). Међу „домашните" вести се зборува за тоа дека „preksinoć stiže u Zagreb preuzv. g. biskup djakovački". Станува збор за пристигањето на Штросмајера во Загреб, каде што започнуваше со работа банската скупштина на којашто Штросмајер присуствуваше како нејзин член. Заедно со Штросмајера пристигна во главниот град на Хрватска и нашиот поет. Во истиот број на весникот има дописка од Ѓаково — датирана со 9 сијечањ 1861 г. Во овој допис се зборува за одењето на Константин од Ѓаково за Загреб.

„Danas se prašta s Djakovom čestiti naš Bugarin Konstantin Miladinov (pečatna greška: Mladevov). Koji dan će stići u Zagreb; jer je tu odlučio Mecena tiskati ne knjigu, već čitavu knjižurinu od jedno hiljadu bugarskih narodnih pjesamah. — Kako vidite neizmjerna stečevina za parložinu bugarske književnosti.

Sutra će . . . biskup krenuti u Zagreb."

Дописот го потпишал „-iljuška". Можеби е тоа книжевникот Илија Округиќ?

---

[2]) „*Pozor*", Загреб, год. I, 1860, бр. 67 од 19 просинца (уредник Славољуб Врбанчић);

[3]) „*Даница*". Лист за забаву и књижевност, Нови Сад, I, 1860 (уредник Ђорђе Поповић)

говорот на Зборникот[6]), дека тој песните и другите фолклорни материјали ги печател верно спрема тоа како ги запишал.

Особена вредност претставуваат песните од овие две песнарки што не се порано печатени кај Шапкарев; со нив, во знатна мера, се обогатува и така богатата ризница на нашата народна книжевност.

3. Во врска со материјалите што ги објавувам во овој прилог, се поставува прашањето: Кога Шапкарев ги запишал овие песни? Врз основа податоците што ги оставил Шапкарев во својата „Автобиографија", потоа врз база некои негови изјави дадени во предговорот на Зборникот, и особено врз база фактот дека некои од песните печатени во Зборникот (чии варијанти се сретнуваат во ракописните песнарки), си носат ознака на годината кога се запишани (каде и од кого), и, на крајот, врз база на уште неизработениот македонски (словенски) правопис, во којшто се среќаваат и некои грчки букви (на пр. ω-омега во песната бр. 3, во насловот на песната за мртвиот Констандин), потоа некои карактеристични букви од српската азбука (ђ, ћ, ј, џ, што може да се види и од 1. и 2. факсимил), којашто претставува прва словенска азбука, преку која грчкиот воспитаник Шапкарев ја совладал словенската писменост[7]), — врз база на сето досега речено со голема веројатност може да се претположи дека пред нас стојат некои од најстарите песни, што претставуваат почеток на собирачката дејност на Шапкарев од областа на нашиот фолклор. Тоа би биле заправо едни од првите појави на собирањето народни песни од страна на еден наш човек, на нашиот терен, ако ги апстрахираме недоволно познатите први запишувачи на македонски народни умотворби Константин од Мелник и Козма од Галичник, коишто му дале на Виктора Григорович, за време неговиот престој во Македонија, извесен број на-

---

ции, и всячески сьмъ се старалъ да непропустнѫ нѣщо въ материала си, което би дало и наймалкото съмнѣние и найничтожното подозрѣние въ подобна недобросъвѣстность, като сьмъ прѣдпочиталъ да бѫде дѣлото ми непълно, несъвьршенно подобрѣ, нежели искустно, и заподозрѣно въ неподлинность" (Македонски преглед, IX—2, 45—46 и П. Динеков, Сборникъ на БАН, XXXIV, 1940, 524—525).

6) Шапкарев, Зборник, I, стр. V—VI.

7) „. . . Констандинъ Хр. Узуновъ, пьрвь той ми даде поводъ да сѣ заучамь на майчинійтъ ми языкь. Той ми даде единь сьрбски букварь (защо тога Български немаше в нашиве стьрни, нито мислѣше некой за български, но сега( — 1864), хвала Богу), ми ги научи буквите и ми вдѫхнѫ найпьрвѫтѫ искрицѫ на любовь-тѫ кьмъ майчинійтъ си языкь".), Македонски преглед, III—2, 45. За истово зборува Шапкарев и во својата работа „Нѣколко критически бѣлѣжки . . ." во „Български прѣгледъ, II, кн. XI, 284, наведувајќи дека запознавањето со српскиот буквар било во 1856 година.

родни умотворби[8]), односно вујко му на Шапкарев, учителот Јанаки Стрезов, којшто му бил и прв учител на Шапкарев во оваа работа.

Зборувајќи за почетоците на својата собирачка работа, Шапкарев изјавил дека тој „За заловянието со това прѣдприятие наймного и най-пьрво дължень съмъ уважаемому ми учителю и вуйку, Г. Янакию Стрезовъ, който прѣзъ 1854 —1855 год., со примѣра си даде ми пьрвийтъ поводъ да се заловѫ за тая работа. У него случайно единъ день прѣзъ поменута-та година видѣхъ во една тетрадка записани со грьцки букви нѣколко стари пѣсни, които така силно ме трогнѫха, щото незабавно се одьрзостихъ да му ги поискамъ. Той ми неотказа, и азъ започнѫхъ вече да продължавамь събираньто".[9]) Понатаму, во изнесувањето генезата на неговата собирачка работа, Шапкарев додава дека втор потик за собирање народни песни му дал др. Константин Робе, којшто му го дал на читање Зборникот од македонски народни песни од Ст. Верковиќ[10]) и „со насьрдчителни думи ме побуди и подкрѣпи усьрдно да слѣдвамъ започнатото си дѣло"[11]). На крајот, дефинитивно и полно сознание за вредноста на собирачката работа од обласга на нашиот фолклор добил Шапкарев со прочитувањето знаменитиот Зборник на браќата Миладиновци, што имал прилика да го добие во свои раце едвам во 1865 год., за време престојот во Кукуш[12]).

Колку време пред 1855. година се бавел Шапкарев со собирање народни умотворби не е познато. Тоа време, по сѐ изгледа, не можело да биде далеку од 1855. година, бидејќи врз основа датирањето на печатените варијанти од песните што овдека се објавуваат, се гледа заправо тоа дека поголемиот дел од овие песни тој ги забележил 1855 год. Така во 1855 г. Шапкарев ги забележил песните печатени во Зборникот под бр. 18, 19, 20, 522, 757, 882 (во ракописните песнарки што овдека се објавуваат тоа се броевите: 34, 42, 43, 23, 30, 28) и уште голем број други народни песни. — Пред 1855 година Шапкарев забележил само неколку народни песни: бр. 31 („Поповска пѣсень". Од Охрид „слушана отъ покойний свещеникъ Сима на 1850

8) Х. Поленаковиќ, Страници од македонската книжевност, Скопје, 1952, стр. 51—62, и за Вуковите соработници од Разлог, на истото место, стр. 30—43.

9) Шапкарев, Зборник, книга I, стр. IV бел. 1, Динеков, Навед. дело, стр. 488.

10) Збор станува за македонските народни песни што беа напечатени 1860 година во Белград: Народне песме македонски Бугара".

11) Шапкарев, Зборник, кн. I, стр. IV, бел. 1, Динеков, Навед. дело. 488.

12) Навед. дело, I, стр. IV, бел. 1., Динеков, Навед. дело, стр. 488.

год.“; ако не е во прашање обична печатна грешка во ознаката на годината, та место, евентуалната 1860 се дошло до 1850 г., тогаш имаме извесно несогласување со изјавата на Шапкарев, што погоре ја наведов, а која изјава почетокот на собирачката работа на Шапкарев ја поврзува со год. 1854—1855), 337 (Петжръ-Банъ и краль Матеа“, „слушана въ Охридъ на 1854 год. отъ покойнаго ми татка“), 349 (Скъндеръ-бей и моме Битольско“, „Хороводна, отъ Охридъ; слушана на 1854 год. отѣ пок. баба Арса Стрезова“), 502 („Сестра баратъ братіата си“, од Охрид „записалъ на 1854 г. учит. Г. Стрезовъ, родомъ изъ сжщий градъ“), 529 („Каравида“, од Охрид; „слушана отъ мнозина, и повече отъ пок. ми стрика Димета, на 1854 година“), 754 („Имеръ -ага и невестата му“; „Записалъ учитель Янаки Г. Стрезовъ на 1854 г.“); 759 („Гьургьа хубава со ветхата саіа“; „записалъ учитель Ян. Г. Стрезовъ на 1854, год.“). — Покрај наведените песни, уште некои од песните што ги печатам овдека, во варијантите што се објавени во Зборникот на Шапкарев, се датирани, и тоа со 1861 г. 2: бр. 675, 676 (во ракописот бр. 13, 9), со 1862 г. 3: бр. 903, 951, 1184 (во ракописот 26, 7, 8), со 1864 г. 1: бр. 359 (ракопис бр. 4). — Дали на листовите што се искинати од втората песнарка не се наоѓале песните што биле запишани во 1854 година (односно и едната од 1850 година што е под прашање)? Тоа не ми е познато. Но од досега изложеното, по однос на времето кога се запишувани песните во двете ракописни песнарки, што сега ги публикувам овдека, сметам дека слободно можам да тврдам оти песните од овие две песнарки претставуваат едни од најраните песни што ги запишувал Шапкарев, песни во коишто јазикот е чист народен, правописот е оној што Шапкарев го научил веднаш по напуштањето на грчкото писмо. Во Зборникот Шапкарев даде кус преглед за тоа во која година се запишани кои од песните во неговиот Зборник. Од тој преглед се гледа дека песните од нашиве две ракописни песнарки се од времето 1854—1855, во најголем број примери, и во годините до 1864, во поединечни примери. Во овој преглед Шапкарев не ја споменува годината 1850 (за песната бр. 31, што е уште еден доказ повеќе за тоа дека во случајов станува збор за обична, печатна грешка).

Од спомнатиот преглед[13]) и од изложеното се гледа дека станува збор за првите чекори во запишувачката работа на Шапкарев, та и заради тоа се објавуваат овие материјали.

4. При објавувањето материјалите од овие две ракописни песнарки сум се трудел истите да ги објавам што е

[13]) Шапкарев, Зборник, I, стр. V, бел. 2,.

возможно поверно. Во забелешките сум гледал да ги дадам што повеќе разновидните отстапувања меѓу печатените и ракописните варијанти. Во донесувањето овие отстапувања многу повеќе примери сум изнесувал во забелешките кон првите песни, а помалку кон другите, поради тоа да се избегнат непотребни повторувања. — Во левата маргина, во загради, сум ги давал страните од ракописните тетратки, означувајќи посебна пагинација за секоја тетратка. Нумерацијата на песните е моја и се дава на чело на песните. Таа е единствена за обете песнарки. За полесна употреба стиховите се броени.

По обавената анализа на ракописните материјали и односните печатени варијанти, правописната, јазичната и текстуелната слика што ја добив, овозможува подобро запознавање со редакторската работа и стилизаторскиот удел на Шапкарев при дефинитивното пуштање во печат фолклорните материјали, што така упорно ги собирал повеќе од три децении.

## Вокали

Вокалот -а од ракописните материјали, во печатените се дава со назалот ж: по-гради — по грждди 40, 8*; та — тж 41, 54; 14, 7; Дебарца — Дебжрца 33, 17; помалата — помалжта 5, 9; завартишъ — завжртиш 5, 12; останало — остжнало 5, 16; сеименска — сеименскж 12, 32; дойдатъ — дойджт 17, 36 итн. — Во врска со оваа замена да се види: *Блаже Конески*, Македонските учебници од 19 век. Еден прилог кон историјата на македонската преродба, Скопје, 1949, 53.

е -ѥ: вие — виѥ 31, 20; тие — тиѥ 5, 23; 15, 34, 20, 6; свекое — сфекоѥ 13, 12 итн.

е -ж: чедо — чждо 29, 6.

ѣ -е: Божѣ — Боже, 18, 2 сл.

ѣ -ѥ: лозѣ — лозѥ 14, 1, 24; нивѣ — нивѥ 18, 12. За оваа замена зборува Шапкарев во Зборникот, кн. I, стр. VI; Б. Конески, навед. дело, 53.

И -й: сараиотъ — сарайот 35, 4; шарои — шарой 18, 45; клаите — клайте 21, 20; стоипендесетъ — сто й пендесет 33, 9; вдоица — вдойца 11, 3 итн.

і -и хараміа — харамиа 32, 2; повіи — повии 13, 33; белій — белий 17, 12 итн.

і -и': опуліе — опули'е 31, 10.

ы -и: было — било 18, 11; быдамъ — бидам 32, 12; секыра — секьира 7, 74; широкы — широкьи 15, 3.

---

*) Првиот број го означува бројот на песната, а вториот број го означува стихот во односната песна.

о -ж: проколната — прокжлната 17, 1, 14; поти — пжти, 22, 14.

ъ -ж: фърлаетъ — фжрлает 41, 3; огърде — огжрде 19, 40; върза'а — вжрза'а 43, 11; бърканье — бжрканье 43, 19; (за тоа во Зборникот, кн. I, стр. VI).

ъ -о: дворътъ — дворот 21, 35; каменьтъ — каменот 24, 1, 8; сълдзи — солдзи 26, 18, 32. (за тоа во Зборникот, кн. I, стр. VI).

ь -ж: цьрква — цжрква 41, 14, 24; посмьрче — посмжрче 31, 11; бьрза — бжрза 43, 34; цьрна — цжрна 14, 13 и тн. (за тоа во Зборникот, кн. I, стр. VI).

ь -е: тьнка — тенка 22, 7.

ж -а: зжнданъ — зандан 35, 5; ржце — раце 43, 11; откопжй — откопай 7, 115 итн.

ж -е: ветжръ — ветер 40, 6.

ж -о: вжлци — волци 27, 9.

## Консонанти

г -гь вергіа — вергьиіа, 41, 13; џигеръ — джигьер 17, 12; гиди — гьиди 20, 4, 8, 16; агы — агьи 32, 5, 10.

к -кь: ке — кье, 31, 7, 12 итн.; малечки — малечкьи 41, 6; киниса — кьиниса 41, 39; цвекѣ — цвекье, 5, 1; секира — секьира 7, 62; кило — кьило 13, 12; майке — майкье 17, 61; оки — окьи 18, 62 итн. „Буквата *г* и *к* предъ мегкитѣ гласъ *е* и *и* изговарятъ се мегко, като да сж *гь кь*" (Шапкарев, Зборник, кн. I, стр. 26, бел. 3; стр. 27, бел. 12; стр. 35, бел. 22).

ћ -ті: трећата — третіата, 22, 7.

в -се губи: свите — сите 32, 5; остави — оста'и 41, 30; пазува — пазу'а 7, 26, 31, 12; товаръ — то'ар 13, 19; това — то'а 15, 22; пирговите — пирго'ите 26, 8. (Зборник, кн. I, стр. 27, бел. 10; *Б. Конески*, Загубата на интервокалното *в* во западномакедонските говори, Годишен зборник на Филозофскиот факултет во Скопје, Историско-филолошки оддел, кн. I, 1948, стр. 111—128).

в -ф: свояна — сфоіа-та 41, 2, 10; клетва — клетфа 17, 15; твойте — тфоите, 34, 14; сваке — сфакье 38, 1; овчаръ — офчар 30, 3; гледавъ — гледаф 40, 14; сите — сфите 20, 22 итн. (Зборник, кн. I, стр. 26, бел. 6).

в -х: дувналъ — духнал 40, 12.

д -испушта: праздникъ — праз'ник 21, 3; ходитъ — хо'ит 18, 2; тридесетъ — три'есет 31, 6, 15; 35, 11; сърдце — сжрце 17, 75.

д -т: предъ — прет 12, 46, 49; 21, 23; назодъ — назат 18, 30; редъ — рет 26, 4, 16; младъ — млат 27, 29; одъ — от 27, 34 итн. (Зборник, кн. I, стр. 42, бел. 2).

ђ -гь: рођени — рогьени 5, 2; Ђурђевдена — Ђюрђевдена — Гюргьéвдена 19. 6, 9; ливађѣ — ливагье 21, 44; ливађето — ливагьето 22, 20.

ђ -гю Ђюрђевдена, Ђурђевдена — Гюргьевдена 19, 3.

з -дз: нозе — нодзе 35, 7. (Зборник, кн, I, стр. 29, бел. 5).

з -с: аз — яас (Зборник, кн. I, стр. 27, бел. 7).

й -го уфрлува: Џумалискы — Джумалийскьи 2, 3; зáстоа — застоiа 41, 36; фрлиа — фжрли'iа 41, 43; ние — ниiе 41, 46; одбра — йóдбра 19, 10; моа — моiа 22, 1; пiеме — пиюме 34, 7 итн.

я -ьа: кярѣтъ — кьаръ-от 31, 21; аля — альа 14, 5; селяни — сельани 32, 21.

я -iа: греятъ — греiат 12, 18; стоя — стоiа 17, 23 (за последниве два случаја зборува Шапкарев во Зборникот, I, стр. VI).

к -г: великден — Велигден 18, 34.

л -ль: го употребува за смекшување: тжркалатъ — тжркальат; вилаетъ — вильает 12 11, 14, 15.

р -р': посмърче — посмжр'че 31, 12.

р -ер: кърдосатъ — кьердосат 40, 24.

рь -жр: прьвезъ — пжрвез 5, 8.

с -ц: прокопсанъ — прокопцан 30, 4, 6 (Зборник, кн. I, стр. 33, бел. 4).

т -го испушта: младость — младос 27, 35 (Зборник, кн. I, стр. 31, бел. 3).

т -го додава на крајот на зборот: грачи — грачит 34, 1 (Зборник, I, 26, бел. 4).

т -д: отнесоха — однесо'а 41, 54; отъ — од 40, 6 итн. (Зборник, I, стр. 42, бел. 5; кн. III, стр. 4, бел. 1).

х -го испушта: собраха — собра'а 32, 4; набраха — набра'а 32, 4; ходите — 'óдите 17, 43; хотидое — отúдо'е 17, 46; хошол — ó'шол 17, 4; сухи — су'й 11, 13; хейгиди — ейгиди 22, 24; хазно — азно 31, 9; чоха — чо'а 13, 33; механџiя — меанджиа 18, 61 итн. (За тоа во Зборникот I, стр. 26, бел. 4; I, стр. 30 бел. 2; потоа во книга III, стр. 35, бел. 1).

х -го додава: ай — хай 34, 2; аса — хаса 7, 63; итн.

џ -дж: механџiя — меанджи 18, 61; џунџуле — джунджуле 21, 37; Џумалискы — Джумалийскьи 32, 3; џигеръ — джигер 17, 12; ловџiи — лóвджии 17, 36 итн. (Б. Конески, Македонските учебници . . ., 53).

щ -шч — во сите случајеви. За оваа замена зборува Шапкарев на повеќе места во Зборникот (Книга I, стр. VII; стр. 27, бел. 11).

щ -сч: сеище — сеисче 20, 19.

щ -кь: свеща — сфéкьа 10,25 (Зборник, кн. III, стр. 3, бел. 1).

При печатењето материјалите Шапкарев многу често со помошта на апострофот добивал потребен број слогови: се — с' 31, 7; ке се — кье с' 19, 17; ке му — кье м' 32, 15; си — с' 32, 22; нека — нек' 32, 23, 24; како — как' 40, 22; кого — ког' 32, 7 итн.

При стилизирањето на материјалите Шапкарев исто така често се служел и со дополнување, со уфрлување по некои зборови: да го фатитъ — да м' го фатит 32, 8; на сон що си гледафъ — на сон іас та шчо си гледаф 40, 14; до три луди млади — до три ми луди млади, 40, 15 итн.

Печатејќи ги материјалите Шапкарев заменувал поедини зборови: Другиот даде благо яболко — Фтори ми даде іаболко 40, 17; Той що ме мене целива — Той шчо ме на сон целива 40, 23; иматъ — имал 41, 4; Пейо — Пейко 43, 5; да му посечитъ руда глава — да му посечит руса́-глава 32,9; татко — майка 10, 14; татко — брата 10, 23.

Има доста примери каде го менува членот: двете — двене 41, 47; свояна — своіата 41, 2; първана — пжрвжта 14, 10 итн.

При печатењето песните Шапкарев исправувал некои очигледни грешки што настанувале поради брзото пишување (или препишување): помалъ — поголем 41, 18; отъ се моме разбуди — от сон моме разбуди 40, 9; защо ме отъ сонъ разбуди — зашчо ме от сон разбуди 40, 13.

Многу често измени правел Шапкарев при давањето дијалекатските форми од глаголите. Така место една форма од ракописот тој давал во печатениот текст друга: везетъ — везеет 22, 23; веляетъ — велеет 27, 28; дослушаатъ — дослушует 43, 3; загубаетъ — загубеет 27, 31; ядетъ — іадеет 22, 29; изгоріа — изгоре'а 27, 101; наидитъ — наидет 31, 7; 19, 29, пиятъ — пиет 19, 1, 2; потурчает — потурчеет 27, 34, 80; раст'еа — расто'а 41, 8 итн.

Има знатни разлики меѓу ракописните и печатните варијанти и во некои зборови: койна — коньа 11, 13, 35, 37; койны — коньи 31, 15 и обрнато: 41, 10; пущамъ — пршчам 33, 15; тука — тува 34, 11; оплетена — уплетена 36, 3; дупелъ — тутлен 38, 4; онъ — той 39, 4; гранка — грайнка 40, 4; другиотъ — фтори 40, 17; трекиотъ — трети 40, 18; зборвитъ — велит 41, 17; ойдоа — пойдоа 41, 23; край — кжй, 41, 24; робина — робинка 42, 33; терайнье — тераньe 43, 19; венчайне — венчанье 5, 19; още — ушче 7, 94; сонвало — видело 15, 9; мнуче — внуче 18, 69; наберамъ — соберам 21, 6, итн. итн.

Материјалите што овдека се печатат не се акцентирани. Односните печатени варијанти се акцентирани, како што е случај и со целиот Зборник. Од овие материјали се гледа

дека изјавата што Шапкарев ја дава, по однос на ова прашање, во предговорот на Зборникот, не е наполно точна (Зборник, книга I, стр. VIII), барем не доколку се однесува до овие две песнарки.

---

## СОДРЖИНА НА ПЕСНАРКИТЕ

I песнарка

1. Али си рада девойче
2. На хоро, на бракъ (Мома вода налѣваше)
3. На арма(съ) (Отбегала ми Дульбера)
4. Учи ме майко, карай ме*
5. Велигденска, селска (Щчо не лепо цвеке во пролеке)
6. Жальовна (Али имашъ стара бабо)
7. Жальовна (Дали имашъ, стара ле майко)
8. За смейнье (Сутро пойдофъ на пазаръ)
9. На хоро, селска (Ела, Тоде, да играме)
10. Русо манко, девойко
11. Прейдохъ река Венетика
12. Денеска сум тука
13. Залюбилъ юнакъ три девойчина
14. Садила мома край море лозѣ
15. Шетале, ми се шетале
16. За смеейнье (Хайде да ходиме, моме)
17. Люто майка сина проколнала
18. Кинисалъ ми свети Јоанъ
19. Вино пиятъ Яне Плетикоса
20. Мома Ерина скоро робена
21. Момче съ момиче зборвеше
22. Мори Митро, мисла моа,
23. Био граде, мой велико Яне [!]
24. Що ми грачишъ, гавране море, на каменъ-ть
25. Кондисала цьрна Арапина
26. Отъ святаго Георгія
27. Мавродина вино пиятъ
28. Лазарска (Качунчице, цветице, о! Лазаре)
29. Лазарска (Сирмо, Сирмо, ризикярна)
30. За смейнье (Попь-тъ ми иматъ сто гускы)

---

*) Подвлечените песни не се печатени во Зборникот на Шапкарев.

II песнарка

31. Лудо дете сирота вдойца (Яне Плетикоса)
32. Харамиска (Хаберъ пойде во Струмница)
33. На хоро. (Колку ти се сеимените)
34. Юначка (Гарванъ грачи въ гора зелена)
35. Деме, Деме, мори каймакъ Деме
36. Отъ оздола идитъ Мара
37. Хороводна (Леле, Яно Малешевко, леде)
38. Смешна, хороводна (Мори сваке, скакараке)
39. Овчарска, хороводна (Пърстенъ ти падна, Недо)
40. Легнало моме заспало
41. (Отъ давна) Проданъ прода'атъ
42. Елинъ-дойка попита'а
43. Овчарска (Сто овчари вечераетъ)
44. Вѣрованія
45. Игри (Тахтиръ, тахтиръ, Богдане)
46. Каци, каци, кацици

[I песнарка] [1]

„Али си рада, девойче,
вечеръ, да дойдамъ?“
„Порада сумъ рада, юначе,
вечеръ да дойдишъ!“
[стр. 5] „Али ѥ рада, девойче,
твоята майка?“
„Моята майка, юначе,
уще порада!
Туку си имамъ юначе,
четири братя:
два оженети юначе,
два неженети.
Оженетите, юначе,
така и така;
неженетите, юначе,
две люти зміи.
Ако те фататъ, юначе,
ке те посечатъ,
ке те посечатъ, юначе,
залакъ по залакъ.
[стр. 6] найголемъ залакъ, юначе,
що мраваноситъ!“
„Ако ме фататъ, девойче,
да ме посечатъ,
да ме посечатъ, девойче,
залакъ по залакъ,
найголемъ залакъ, девойче,

що мрава носитъ.
Да ме соберишъ, девойче,
во скутината,
да ме посеишъ, девойче,
во градината.
Ясъ ке изникнамъ, девойче,
свекакво цветѣ:
бело, цьрвено, девойче,
сино, зелено.
Та да ми станишъ, девойче,
на утрината,
[стр. 7]*) пакъ да ме беришъ, девойче,
во скутината,
[стр. 8] да ме раздавашъ, девойче,
по дружината,
цветѣ да носатъ, девойче,
мене да смислятъ".

[2]

[стр. 7] На хоро, на бракъ

Мома вода налѣваше,
во неа се огледвеше,
сама себе говореше:
„Папа, папа, що сумъ лепа,
уще да сумъ цьрнаока,
бы го зела царевото,
царевото хазнатарче;
дейньа-ношя хазна броитъ,
на утрина хесапъ чинитъ;
на пладнина на ловъ ходитъ,
хжртой пущатъ по лисици,
ястрепъ пущатъ п' еребици,
самъ се пущатъ по девойкы.
Отъ лисица мека кожа,
еребица крехко месо,
одъ девойка блага душа!"

[3]

На арма[съ]

Отбегала ми Дульбера
[стр. 8] отъцареите сараи.
Допаднала ю Дульбера
дури во града Бытωля.
Дури во града Бытωля,

*) Стиховите 39—41 запишани се во долниот дел од страна 7, а стиховите 42—44 во горниот дел од стр. 8.

во Еврейската махала.
Еврейскы дворѣ метеше,
горещи сълдзи ронеше.
Клалъ ми ѥ царъ-тъ теляли,
телялъ по телялъ да личитъ,
Дулъбера да ми я баратъ:
„Кой ке я найдитъ Дулъбера,
найголемъ пешкеш ке земитъ!"
Излеголъ ми ѥ младъ Стоянъ,
самъ му говоритъ на царъ-тъ:
„Ясъ да ти я найдамъ Дулъбера,
[стр. 9] що пешкешъ иматъ за мене?"
„Хай гиди, џанимъ, младъ Стоянъ,
найди ми я ти Дулъбера,
що пешкешъ сакаш, земи си!"
Допаднал ми ѥ младъ Стоянъ,
дури во града Бытωля,
дури во града Бытωля,
во Еврейската махала.
Кога ѥ виде Дулъбера,
Еврейскы дворѣ метеше;
Еврейскы дворѣ метеше,
со сълдзи си й ваdеше.
Тога ѥ рече младъ Стоянъ:
„Дулъберо, џанимъ, Дулъберо,
сърцево ми изгорело,
сърцево ми изгорело,
подай ми вода студена,
подай ми вода студена,
[стр. 10] да си охладамъ сърцево!"
Ми се измами Дулъбера,
му даде студена вода.
Та си я фати за ржка,
та си я фжрли затъ койнья,
си я отнесе при цара.
Кога ѥ виде Дулъбера,
тога му рече Стояну:
„Стояне, млади Стояне,
що пешкешъ сакашъ отъ мене,
що пешкешъ сакашъ отъ мене,
защ' ми я найде Дулъбера?"
„Хайде ти цару Султану,
нищо ти пешкешъ не сакамъ,
ясъ тебе пешкемъ ти сакамъ,
христянскы [забитъ] да быдамъ!"
„Хай гиди, Стоянъ, младъ Стоянъ,
славенъ да быдишъ отъ мене,
христянскы [забитъ] да быдишъ.

[4]

## На свадба

[стр. 11] „Учи ме, майко, карай ме,
какъ да ѥ земамъ Божана!“
„Синко ле, мили Стояне,
ясъ ука да те научамъ,
как’ да я земишъ Божана:
напраи чесма стретъ село;
свите девойкы кя дойдатъ,
Божана белькы ке дойдитъ!“
„Напрайфъ чешма стретъ село,
свите девойкы дойдоха,
севда Божана не дойде!“
„Учи ме, майко, карай ми,
как’ да я земамъ Божана!“
„Напрай цьрква стредъ село,
свите девойкы кя дойдатъ,
белькы Божана кя дойдитъ!“
„Напрайфъ цьрква стредъ село,
свите девойкы доидоа,
севда Божана не дойде!“
„Учи ме, мила майко, кажи ми
[стр. 12] как’ да я земамъ Божана!“
„Синко ле, мили Стояне,
яас ука да те научамъ:
умри ми, синко, отнафулъ,
ясъ ке те плачамъ отнафулъ;
свите девойкы кя дойдатъ,
тебе да ми те целиватъ.
Ако да дойдитъ Божана,
коси отъ глава кя кинамъ,
тога ти да се опулишъ!“
Легналъ ми Стоянъ, умрелъ мы,
майка му седна, го плачитъ.
Свите девойкы разбраха,
свите девойкы дойдоха
Стояна да го целиватъ.
Тога ѥ рече майка ѥ,
майка ѥ бела Божане:
„Божано, керко, Божано,
фжрли си, Божо, белъ тульбенъ
[стр. 13] Пойди, види го Стояна!“
Божана сълдзи зарона,
люто си майка проколна:
„Майко ле, душа немала,
защ’ не ме даде за него,

тук' младо ми го загина!“
Божана влезе въ градина:
раменъ босильокъ береше
дробни сълдзи ми ронеше.
Та си отиде Божана,
да го целиватъ Стояна;
кога ми влезе Божана,
кога го виде майка му,
отъ сърдце викна да плачитъ:
„Синко ле, мили Стояне,
отвориˊ очи попули,
оту ти дошла Божана!“
Кога се прибра Божана,
да го целиваъ Стояна,
тога му викна майка му:
[стр. 14] „Стани ми, синко, Стояне,
ке те целиватъ Божана.“
Тогай ми скочи младъ Стоянъ,
Божа я фати за рака:
„Майко ле, мила майколе,
попъ-тъ да не ме закопатъ,
тукъ да ме венчат съ Божана!“

[5]

Велигденска, селска

Що ѥ лепо цвеке во пролеке(*),
полепи се два бракя рођени!
[стр. 14] Оба ми се милно милувале;
отъ ощо се милно милувале,
отъ едношъ се оба посвършиле,
отъ едношъ се оба ожениле.
[стр. 15] Доведиле две кучкы ѩтжрви;
отъ прьвезъ се обе разкжрале.
Големата помалата колнитъ:
„Да бы далъ богъ помала ѩтжрво,
да ми родишъ како еребица,
да завартишъ како кукаица!“
Помалата големата колнитъ:
„Да бы даль богъ голема ѩтжрво:
да ми родишъ деветъ момичина,

---

*) Буквата *к* со *е* или со *и* во нашъ градъ, во варошъ-тъ, секога се произносвитъ како гьрцкото *ке* и *кη*, или како Сьрбското *ће* и *ћи*, со ћ, а надворъ (вжнъ) отъ варошъ и по селата *ке* и *ки* дебело.

отъ деветъ-те едно останало;
да го растишъ и да го порастишъ,
да го свършишъ и да го омжжишъ,
да го пущишъ въ църква на венчайнье,
да с' изоратъ змія отъ алтара,
да г' укжсатъ мегю цьрни очи,
и безъ него ти да си останишъ!"
Обе ми се тие раздалели,
напраиле кукы(**) на далеку,
[стр. 16] напущиле Дунафъ покрай кукы,
посадиле тжрскы во Дунафа,
туку обе да не се видеетъ;
и пакъ обе ми се досегнале,
и очите си ги ископале.

## [6]

### Жальовна

„Али имашъ, стара ле бабо,
сина на тугына?"
„Ох, имамъ, имамъ, мили ле синко,
еденъ како тебе!"
„Дали отъ дамна хошолъ, стара ле бабо,
даль' сега бжргу?"
„Отъ дамна ми хошолъ, мили ле синко,
дванадесетъ години".
„Аль да го видишъ, стара ле бабо,
дали го знавашъ?"
„Познавамъ си го, мили ле синко,
камо да го видамъ!
Нишанъ ми иматъ, мили ле синко,
до десна пазува".
[стр. 17] „Дали иматъ изанъ, стара ле бабо,
овде да нокювамъ?"
„Изанъ ми иматъ, мили ле синко,
овде да нокювашъ!"
Невеста ми седитъ
на малата врата,
юнакъ ми помина
низъ малата врата,
та си я фати
за белата ржка.
Тогай ми виде
тая

**) кукя, кіцаж.

[7]

Жальовна

„Дали имашѣ, стара ле бабо,
сина на тугына,
Аса хайде, хайде, стара ле бабо,
сина на тугина?“
„Охъ, имамъ си, имамѣ, мили ле синко;
еденъ како тебе,
аса хайде, хайде, мили ле синко;
[стр. 18] еден како тебе!“
„Даль' отъ дамна хошолъ стара ле бабо,
дали сега бьргу,
аса хайде, хайде, стара ле бабо,
дали сега бьргу?“
„Отъ дамна хошолѣ, мили ле синко,
дванайсетъ години,
аса хайде, хайде, мили ле синко,
дванайсетъ години!“
„Аль да го видишъ, стара ле бабо,
дали го познавашъ,
аса хайде, хайде, стара ле бабо,
дали го познавашъ?“
„Познавамъ си го, мили ле синко,
камо да го видамъ,
аса хайде, хайде, мили ле синко,
камо да го видам!
Нишанъ той ми иматъ, мили ле синко,
на десна пазува,
аса хайде, хайде, мили ле синко,
на десна пазува.“
[стр. 19] „Дали ми иматъ, стара ле бабо,
изанъ да нокювамъ,
аса хайде, хайде, стара ле бабо,
овде да нокювамъ?“
„Изанъ ми иматъ, мили ле синко,
овде да нокювашъ,
аса хайде, хайде, мили ле синко,
овде да нокювашъ!“
Невеста ми седитъ, мили ле синко,
на малата врата,
аса хайде, хайде, мили ле синко,
на малата врата.
Юнакъ ми помина, стара ле бабо,
низъ малата врата,
аса хайде, хайде, стара ле бабо,
низъ малата врата;

та си я фати младата невеста
за белата ржка,
аса хайде, хайде младата невеста,
за белата ржка.
Тога ми виде, мили ле синко,
нейзина свекжрва,
[стр. 20] аса хайде, хайде, мили ле синко
твоя стара майка.
На пизма го фати старата баба,
многу се налюти,
аса хайде, хайде, старата баба,
многу се налюти.
Тога ю рече, мили ле синко,
на млада невеста,
аса хайде, хайде, мили ле синко,
на млада невеста:
„Та ти земи си, млада ле невесто,
острана(*) секира,
аса хайде, хайде млада ле невесто,
юнакъ да губиме!“
Жальба ю беше на млада невеста
юнакъ да загубитъ,
аса хайде, хайде, мили ле синко,
юнакъ да загубитъ.
Пакъ страхъ ю беше отъ стара баба
да го не загубитъ,
аса хайде, хайде, мили ле синко,
да го не загубитъ.
Ох, та си зеде младата невеста
острана(*) секыра,
аса хайде, хайде, мили ле синко,
юнакъ си погуби!
Кога ми дойде, мили ле синко,
твоята сестра,
аса хайде, хайде, мили ле синко,
брата да си видитъ:
„Камо го братъ ми, стара ле майко,
ясъ да си го видамъ,
аса хайде, хайде, стара ле майко,
ясъ да си го видамъ?“
„Не зборви така, мила ле(**) керко,
за твоего брата,
аса хайде, хайде, мила ле керко,
за твоего брата;
[стр. 21] ето ми иматъ

*) На мѣстоимениe сказательно
**) Междометiе

дванайсетъ години, мила ле керко,
аса хайде, хайде, мила ле керко,
дванайсетъ години,
како ми хошолъ пуста чужджина,
още ми не дошолъ!“
„Вчера ми дойде, мила ле майко,
у мене се врати,
аса хайде, хайде, мила ле майко,
у мене се врати;
у мене се врати, майко ле мила,
со него си зборвафъ,
аса хайде, хайде, майко ле мила,
со него си зборвафъ.
Овде си дойде, майко ле мила,
камо да го видамъ,
аса хайде, хайде, майко ле мила,
ясъ да си го видамъ!“
Тога си плюсна младана невеста
[стр. 22] белине ржце,
аса хайде, хайде, млада невеста
свой бели ржци:
„Душа ми немала, кучко свекърво,
юнакь що загуби,
аса хайде, хайде, кучко свекърво,
юнакъ що загуби!“
„Я откопжй го, млада невесто,
отъ темна керала,
аса хайде, хайде, млада невесто,
отъ темна керала;
да се опростиме, млада невесто,
отъ тугинъ юнака,
аса хайде, хайде, млада невесто,
отъ тугынъ юнака.“
Кога си виде негова сестра,
отъ жальба ми умре,
аса хайде, хайде, негова сестра
за брата ми умре.

[8]

за смейнье

сутро пойдофъ напазаръ
найдофъ пара една
купифъ . . .

[9]

На хоро, селска

„Ела, Тоде, да играме!“
„Ясъ сумъ тешка, си не можамъ!“
„Отъ кого си, Тодо, тешка?“
„Ясъ сумъ тешка отъ ораче.“
„Що бараше при ораче?“
„Ме измами со погача.“
[стр. 24] „Ела, Тоде, да играме!“
„Ясъ сумъ тешка, си не можамъ.“
„Отъ кого си, Тоде, тешка?“
„Ясъ сумъ тешка отъ овчара.“
„Що бараше при овчара“?
„Ме измами со ошмара.“
„Ела, Тоде, да играме!“
„Ясъ сумъ тешка, си не можамъ.“
„Отъ кого си Тодо тешка?“
„Ясъ сумъ тешка отъ терзіа,“
[стр. 25] „Що бараше при терзіа?“
„Ме измами со камушка.“

[10]

[стр. 25] „Русо манко, девойко,
що си тука седнало,
подъ ясното орефче,
дали чекашъ ораче?“
„Море лудо, и младо,
жими татка нейкюмъ го;
той ме рано скориватъ,
да му меса погача!“
„Русо манко, девойко,
що си тука седнало,
подъ ясното орефче,“
дали чекашъ овчарше?“
„Море лудо, и младо,
жими татко, нейкюмъ го;
той ме рано скориватъ,
да му молзамъ овците,
да му мжтжмъ млекото!“
„Русо манко, девойко,
що си тука седнало,
подъ ясното оревче,
дали чекашъ терзище?“
„Море лудо, и младо,

жими татка нейкюмъ го;
той ме рано скориватъ,
свещта да му запалямъ!"

[11]

Прейдохъ река Венетика,
найдофъ делба кжй се делитъ:
юнакъ зематъ две вдоици,
[стр. 26] старець зематъ две девойкы;
една друга си зборвеет:
„Како старо да губиме?
Хайде старо да пущиме,
да пущиме на планина,
белькы вълци ке изедатъ!"
Го видоа кжде идитъ,
[стр. 27] една друга си зборвеетъ:
„Ето старо кжде идитъ,
со два койня сухи дърва,
два заяка преку рамо."
Една друга си зборвее:
„Хайде старо да губиме,
да пратиме воденица,
белькы вода ке понеситъ!"
Пакъ го видоа кжде идитъ.
Ето старо кжде гредитъ,
со два тоара чисто брашно
со два петла преку рамо.
Една друга си зборвеет:
„Това кжсметъ намъ ни било."

[12]

„Денеска сумъ тука,
офъ! офъ! офъ! офъ!
златна Злато,
утре ке си ходамъ,
офъ! офъ! офъ! офъ!
посестримо,
утре ке си ходамъ;
утре ке си ходамъ
офъ! офъ! офъ! офъ!
златна Злато,
на мой вилаетъ,
офъ! офъ! офъ! офъ!
посестримо,

на мой виляетъ.
На мой виляетъ
офъ! офъ! офъ! офъ!
златна Злато,
две сънца греятъ,
офъ! офъ! офъ! офъ!
посестримо,
и две месечини!“
„Що не ми каза
офъ! офъ! офъ! офъ!
милъ побратимъ,
три по напредъ
офъ! офъ! офъ! офъ!
милъ побратимъ,
три понапредъ.
Да си напраефъ
офъ! офъ! офъ! офъ!
милъ побратимъ,
сейменска руба,
офъ! офъ! офъ! офъ!
милъ побратимъ,
сейменска руба.
И да си купеф,
офъ аманъ, аманъ,
милъ побратимъ,
чифъ пищоли,
офъ аманъ, аманъ,
милъ побратимъ,
и тьнка пушка,
И ясъ ке си дойдефъ
офъ аманъ, аман,
милъ побратим,
сименъ предъ тебе,
офъ аманъ, аманъ,
милъ побратимъ,
сейменъ пред тебе!“

[13]

Залюбилъ юнакъ три девойчина,
три девойчина, три селъвищина.
Първото беше отъ Ликополе,
второто беше отъ Винополе,
третьото беше отъ Јовче-поле.
Това що беше отъ Ликополе,
пущатъ, попущатъ книга по книга,
книга по книга, хабер по хаберъ,

хаберъ по хаберъ дур' во Гостиваръ:
„Как' знайшъ, младо, бъргу да дойдишъ,
ти се родило многу но (+) жито,
свекое снопче по кило жито.“
Тая що беше отъ Винополе,
пущатъ, попущатъ книга по книга,
книга по книга, хаберъ по хаберъ,
хаберъ по хаберъ дур' во Гостиваръ:
„Как' знайшъ, лудо, бъргу да дойдишъ,
ти се родило многу но (*) грозѣ,
свекоя лоза по товаръ грозѣ!“
Тая що беше отъ Јовче Поле,
пущатъ, попущатъ книга по книга,
книга по книга, хаберъ по хаберъ,
хаберъ по хаберъ дур' во Гостиваръ:
[стр. 32] „Как' знайшъ, младо, бьргу да дойдишъ,
ти се родило мѫшко но дете,
бьргу да дойдишъ, самъ да го кърстишъ;
ти да му кладишъ лепо но име,
лепо но име Николакія;
та му донесишъ злата лелейка,
злата лелейка, кумашъ миндерче,
кумашъ миндерче, стофа перниче,
стофа перниче, чоха пелена,
чоха пелена, шеритъ повій!“

*) по мѣстоимеnie сказателно = оно

[14]

Садила мома край море лозѣ,
край море лозѣ све бело грозѣ.
И си го садитъ и песма пеитъ:
„Хай, море, лозѣ, све бело грозѣ,
ала те садамъ, ала те вадамъ,
кой ке те ядитъ, кой ке те піятъ!
[стр. 33] Та ясъ си немамъ нигде никого,
ни татко имамъ, ни майка имамъ,
ни брата имамъ, ни сестра имамъ,
само си имамъ първа на (+) любовь;
и това ми ѥ пуста чужджина,
пуста чужджина – Арапска земя.
Ми залюбило цьрна Арапка;
му се родило мѫшко но дете,
мѫшко но дете цьрно Арапче.

+ на = мѣстоимеnie сказателно – оная

[15]

Шетале ми се, шетале,
до три юнаци бекяри,
по тие бахчи широкы,
по тие сенкы высокы,
по тая трева зелена,
край тая вода студена;
пиле, како сумъ си шетало,
[стр. 34] ясъ така сумъ си заспало.
Големъ сонъ сумъ си сонвало:
моме на ржце ми лежеше,
пиле, како каменъ ми тежеше,
во пазува ми дишеше,
вардефъ ден' си го отпущамъ.
Кога си се разбудифъ,
моме на ржце си не найдофъ;
голема жальба си видофъ,
за това моме кошишко.
Търнамъ да си се операмъ,
дружината ме фатіа:
„Хей, море, лудо и младо,
защо ке си се оперишъ,
за това моме хубаво?!"

[16]

[стр. 35] За смеейнье

„Хайде да ходиме, моме,
во Легена града,
тамо да видиме, моме,
чудо почудено,
чудо почудено, моме,
патка поткоена,
патка поткоена, моме,
гуска зауздана,
гуска зауздана, моме,
крава уплетена,
крава уплетена, моме,
а еленъ со чалма,
Вълкъ-тъ прилегаше, моме,
кадіа да быдитъ."

[17]

[стр. 37] Люто майка сина проколнала:
„Хай ти синко, мили синко,

защо многу ми превреди,
да бы хошолъ на гора на дърва,
да бы се сторилъ диво диханіе,
да бы се сторилъ сурана елена;
зиме да зимвишъ въ една осойница,
къде мжрзнатъ древа и камейне;
лете да летвишъ въ една присойница,
кжде products нематъ ни трева ни шума,
ни вода да піяшъ;
белій џигеръ цьрнъ да ти се сторитъ,
а цьрнійотъ бель да ти се сторитъ!“
Како майка сина го проколна,
така клетва нему му се фати.
Ми отиде во гора на дърва,
ми се стори сура на елена,
зиме зимвитъ въ една осойница,
[стр. 38] къде мързнетъ древя и камейня,
лете летвитъ въ една присойница,
що ми нематъ ни трева ни шума,
ни вода да пиетъ.
Що ми стоя дана три години.
Ми отиде неговата майка,
ми отиде на гора за дърва
ми я виде оной сури (+) еленъ,
ми я виде, я позна оту ѥ майка му.
Со рогой дърва ѥ набрало,
съ предни нодзе дърва ѥ вевало.
Тога велитъ оной сури еленъ:
„Хай ти, майко, мила майко,
али ме познавашъ?
Ке си слезамъ зелени ливагье,
да отнесамъ трева детелина,
да не кажвишъ, майко, оти си ме нашло,
[стр. 39] да не дойдатъ, майко, млади ловціи,
мене, майко, да ме утепаетъ.“
Ми отиде, на душа ѥ нейзе,
ми отиде и ми каза на млади ловціи:
„Хей гиди, млади ловціи,
що ми слезе еденъ сурій еленъ,
еденъ сурій еленъ въ зелени ливагье.
Да ходите, да го пречекате,
него да го утепате!“
Ми зедое* пушкы на рамена,
хотидое еленъ пречекае.
Първо фърли и ми го погоди,

---

*) сурій — белъ
*) Звездичката кон зборот *зедое* не е објаснета.

го погоди во десната нога;
[стр. 40] той му беше по старійотъ братецъ.
Тога велитъ сурана елена:
„Хай ти, брате, мили брате,
дали мене ти ме не познаваш?
Ясъ не можамъ да си жива,
туку дойди загуби ме;
почекжй ме да ти реча,
да ти реча до два збора,
ти да пойдишъ на рамни дворои,
да разделишъ ти месо отъ мене,
ти отъ мене месо, брате, да не ядишъ,
тук' да земишъ мое църно сърце,
да г' испечишъ, майке да го дадишъ,
да ми ядитъ, да н' ке се наядитъ!“
Що зедоа три брака рођени,
го зедое сурана елена,
[стр. 41] делба ми делитъ и сълдзи ми ронитъ,
и сълдзи ми ронитъ по старій онъ братецъ.
Що ми зеде неговата майка,
що ми зеде еленската глава,
ми я зеде, на огонъ я пжржитъ.
Тогай велитъ по старійотъ братецъ:
„Хай ти, майко, мила майко,
не пжржи я еленската глава,
туку на ти отъ сърдцево,
отъ сърдцево що ти го испековъ.“
Що ми зеде отъ сърдце то,
и душа ми даде.

[18]

[стр. 42] Кинисалъ ми свети Јоанъ,
да ми ходитъ во рай Божѣ,
во рай божѣ на причесна.
Догледалъ го неговъ татко:
„Свети Јоанне, синко мили,
почекай ме и ясъ д' ида,
и ясъ д' ида въ рай со тебе,
да го видамь рай какофъ ѥ!“
„Врати ми се, стари татко,
тебе въ рай те не пущаетъ,
си ми было големъ ратай,
чужджи нивѣ надорваше,
за те' въ рай те не пущаетъ,
райскы порти затворени,

пеколскыте отворени!“
Пакъ киниса свети Јоанъ,
да ми ходитъ во рай Божѣ,
[стр. 43] во рай божѣ на причесна.
Го догледа неговата майка,
отъ далеку тая що му викатъ:
„Свети Јоанне, синко мили,
почекай ме и ясъ д' ида,
и ясъ д' ида въ рай со тебе,
да го видамъ рай какофъ е!“
„Врати ми се, мила майко,
тебе въ рай те не пущаетъ,
си ми было сиромашко,
чуждо преди, чуждо ткаи,
що ти цевкы престанвеле,
назодъ си и не вращала,
за те' в рай те не пущаетъ,
райскы порти затворени,
пеколскыте отворени!“
Що ми дойде денъ великденъ,
[стр. 44] що ми ходитъ свети Јоанъ,
свети Јоанъ во рай божѣ.
Догледа го неговата сестра:
„Свети Јоане, брате мило,
почекай ме и ясъ д' ида,
и ясъ д' ида во рай божѣ,
да си вида виделина!“
„Врати ми се, мила сестро,
тебе въ рай те не пущаетъ,
си ми было везарица,
чуждо вези, чужджо шараи;
що ми конци престанвеле,
назодъ си и невращала,
за те' въ рай те не пущаетъ,
райскы порти затворени,
пеколскыте отворени!“
Що ми дойде денъ водици,
[стр. 45] свети Јоанъ ми ходеше,
ми ходеше во рай божѣ,
ми ходиде во рай божѣ,
да ми зематъ агязмото.
Го догледа неговийотъ стрико:
„Свети Јоане, внуче мило,
почекай ме и ясъ д' ида!“
„Врати ми се, мили стрико,
тебе въ рай те не пущаетъ·
Си ми было meранція,
кусо оки ми даваше,

за те' въ рай те не пущаеть,
райскы порти затворени,
пеколскыте отворени!"
Пакъ киниса свети Јоанъ,
да ми ходитъ во рай божѣ.
[стр. 46] Догледай го неговата стрина:
„Свети Јоане, мнуче мило,
аль да идамъ во рай божѣ?"
„Идай, идай, мила стрино,
свещи ти се потпалени,
софри ти се наставени;
нищо чедо ми немаше,
сирачина ми гледаше,
що ти лебецъ престанвеше,
за те' въ рай те прибираетъ,
райскы порти отворени,
пеколскыте затворени."

[19]

Вино пиятъ Яне Плетикоса.
Вино пиятъ, хемъ бога ми молитъ:
„Аль ке дойдитъ дена Ђюрђевдена,
шума да листитъ, гора да оличитъ,
[стр. 47] да одберамъ триесетъ юнаци,
сите да се кой къде ѥ юнакъ!"
Како моли Яне Плетикоса,
како моли, така богъ му даде.
Що ми дойде дена Ђурђевдена,
шума ми листи, планина заличи,
що ми одбра тридесетъ юнаци,
и ми разви зелена байрака,
и однесе во Томоръ планина.
Тога велитъ Яне Плетикоса:
Аль чуете тридесетъ юнаци,
свите вие що сте отбирани,
кой ке се наймитъ юнакъ надъ юнака,
да пойдите во мало Едрене,
да плените едренскы безистенъ,
да донеситъ во Томоръ планина?"
[стр. 48] Сите ми се земи опуліе,
дури се найме едно лудо дете,
лудо дете сирота вдоица.
Ми отиде во мало Едрене,
попленило едренскы безистенъ,
го донесе во Томоръ планина.
Пакъ имъ велитъ Яне Плетикоса:

„Аль чуете тридесетъ юнаци,
кой ке се найдитъ юнакъ надъ юнака,
да пойдите долу на друмои,
да плените царевото хазно?“
Сите ми се земи опуліе,
дури се найме лудото детенце,
лудо дете посмьрче родено.
Що ми слезе долу на друмои,
ми поплена царевото хазно,
што ми бее до тридесетъ койньи,
[стр. 49] и донесе во Томоръ планина.
Що ми дойде дена Митровдена,
шума ми падна, гора ми огърде.
Тога велитъ Яне Плетикоса:
„Хай гиди, тридесетъ юнаци,
хай, да делиме кяръотъ що сме стекле.“

[20]

Мома Ерина скоро робена,
скоро робена, не потурчена,
милно се молитъ брату Николу:
„Хай гиди, брате, брате Никола, -
ти откупи ме отъ Турски ржце,
та тие многу не ти сакаетъ,
чаша на злато, полъ чаша бысеръ!“
„Хай гиди, сестро, сестро Ерино,
та ясъ не можа да те откупа;
ясъ да си има чаша на злато,
чаша на злато, полъ чаша бысеръ,
бы носило люба на гърло,
[стр. 50] люба на гърло, керка на чело,
керка на чело, дете на капа.“
Мома Ерина люто прокълна:
„Хай гиди, брате, брате Никола,
твоята люба – Турци носиле,
твоята керка – турска робина,
твоето дете – турско сеище!“
Како прокълна мома Ерина,
та така му се клетви фатіе,
та сите му се све потурчіе.

[21]

Момче съ момиче зборвеше:
„Момиче, море момиче,
утре ќе праздникъ потежокъ,

ясъ ке си ходамъ на дърва,
и ти да дойдишъ на трески;
ясъ трески ке ти наберамѣ,
[стр. 51] ясъ им[ам]ъ любовъ по тебе,
любовта ке ни поминитъ!“
Кога се денокъ обдени,
момче отиде на дърва,
момиче ми го подвикна,
що ми отиде на трески.
Имаа кучка мжщеа,
таа и люто прокълна:
„Та да бы дома не дошле!“
Момче си нога пресече,
а момичето ржката;
обата що ми умреа.
Кога ми душа береа:
„Въ еденъ гробъ да не клаите!“
Дойде ми кучка мжшчеа,
[стр. 52] та тая що и одели:
момче кладое предъ цьрков,
а момичето предъ алтарѣ.
Отъ оцо любовъ имаа,
момче ми никна яболче,
а момичето лозниче:
растое, що ми растое,
обата ми се стретое.
Дойде ми кучка мжщеа,
обете ми и пресече,
та ми и кладе на оганъ,
бела пепелъ се сторія;
та ми я зеде пепельта,
на дворътъ ми я исфрли.
Момче ми никна босильокъ,
а момичето џунџуле.
[стр. 53] Отиде кучка мжщеа,
босильокъ ми го искорчи,
та ми го фърли въ ливагѣ.
Момче ми смоква никнало,
а момичето благъ шекеръ.
Дойдое млади косачи,
за да ми косатѣ ливађѣ;
що ми видое две добра,
две добра що ми никнале!

[22]

„Мори, Митро, мисло моя,
къде ходамъ, тебе misламъ
Си отидофъ вѣ градъ Софія,
си постекофъ три иляди,
едн' иляда тебе пущифъ,
а фтората койна купифъ,
[стр. 54] а треќата тьнка пушка;
си кинисафъ да си ида,
на пжта ми конь-отъ пукна.
И пак рекофъ: просто да ѥ,
просто да ѥ бърза койна,
туку [да ѥ] Митра жива.
Си кинисамъ да си ида,
по пати си пушка скършифъ.
И пакъ рекофъ: просто да ѥ,
просто да ѥ тьнка пушка,
туку да ѥ Митра жива!
Си кинисафѣ да си ида,
ясъ си дойдофъ подъ селото,
подъ селото, въ ливаѓѣто.
Що си найдофъ Митрините,
[стр. 55] Митрините верни друшкы;
койны пасетъ, убрусъ везетѣ.
„А, хей гиди, девойчина,
камо ви я калешъ Митра?„
„Море, лудо, кутро младо,
вчера Митра ми умрела,
денесъ ми я закопаа,
и ѥ ядетъ задужбина."
Тога ми се назад врати,
назад врати со плачейнье.

[23]

„Био граде, мой велико Яне[!]
що ми лице лико повенало?"
„Как' да лице лико не повенитъ,
кондисале Турци Изврачанци,
развалиле наши бели кули,
[стр.56] бели кули цьркви манастири;
наградиле минаре џамія,
виче оџа пладне, икиндія,
мили боже, далеку се чуятъ!
Не дай, боже, мирба у Турчина,
тук' дай боже мирба у Сърбина!"

[24]

„Що ми грачишъ, гавране море, на каменъ-тъ?
али ти се, цьрно пиле море, месо ядитъ?
Ако ти се, цьрно пиле, месо ядитъ, —
та пойди си, цьрно пиле, во Косово:
тамо иматъ, цьрно пиле море, благо месо,
благо месо, цьрно пиле море, отъ юнаци,
отъ юнаци, цьрно пиле море, бело лице!“
„Що ми грачишъ, гавране море, на каменъ-тъ,
[стр. 57] али ти се, гавране море, вода піятъ?
Ако ти се, цьрно пиле море, вода піятъ,
та пойди си, цьрно пиле море, на рамно Косово:
тамо иматъ, цьрно пиле море, студна вода,
студна вода, цьрно пиле море, отъ юнаци,
отъ юнаци, цьрно пиле, цьрни очи!“

[25]

Кондисала цьрна Арапина,
кондисала во града Солуна.
Оптегнала зелена чадора,
го оптегналъ во поле широко,
наржчало голема таина,
на денъ ядитъ по три фурни леба,
и ми піятъ по три бочки вино,
и ми пиятъ по бочка ракія,
и ми колитъ крава ялоица,
[стр. 58] нокѣ лубитъ п' едно малко моме,
нокѣ любитъ, а дейньа го губитъ.
Се дореди града на Солуна,
редъ ѥ дойде млада Ангелина,
дворѣ метитъ и сълдзи ми ронитъ.
Я догледа нейзинійотъ братецъ,
нейзинъ братецъ болена Дойчина,
що ми лежалъ до деветъ години,
ми искиналъ до деветъ постели,
ми искиналъ до деветъ ьоргани,
що ѥ велитъ болена Дойчина:
„Хай ти, сестро, сестро Ангелино,
що дворѣ ми метишъ и сълдзи ми ронишъ,
що тебе ти се здодеяло,
али дворѣ метееще,
али мене гледаеще,
що си ме гледало до деветъ години,
сумъ искиналъ до деветъ постели,
сумъ искиналъ до деветъ ьоргани,

що су сторилъ тешкине грехои;
[стр. 59] ясъ су изгорелъ деветъ одаи,
деветъ одаи съ млади младенци,
и су изгорелъ деветъ бачила,
деветъ бачила со се ягжнца,
и сумъ изгорелъ деветъ хамбари,
деветъ хамбари со бела пчейнца!“
Що ми говоритъ млада Ангелина:
„Хай ти, брате, болена Дойчина,
та не ми се мене здодеало,
та ни дворѣ метееще,
та ни тебе, брате, гледаееще;
кондисала цьрна Арапина,
кондисала во града Солуна,
оптегнала зелена чадора,
учинила голема таина:
на денъ ядитъ по три фурни леба,
и ми піятъ по три бочки вино,
[стр. 60] и ми колитъ крава ялоица,
нокя любитъ п’ едно малко моме,
нокя любитъ, а дейньа го губитъ;
се редила све Солуна града,
редъ ми дойде до мене сирота!“
Тога велитъ болена Дойчина:
„Хай ти, сестро, сестро Ангелино,
та земай си сабя жргьосана,
деветъ години сабя неміяна,
та пойди му Лиману побратим,
да ти остритъ сабя вересія,
ако стана ясъ ке нему плата!“
Що ѥ велитъ млада Ангелина,
що ѥ велитъ Лиманъ побратимъ Дойчинофъ:
„Ак’ ми дайшъ твое бело лице,
да ти остра сабя вересіа!“
[стр. 61] Ми се врати назадъ Ангелина,
ми се врати и плачейнȩ плачитъ.
„Що ми плачишъ, сестро Ангелино?“
„Хай ти, брате, болена Дойчина,
Лиманъ сабя вересія не остреше:
„ак’ ми дадишъ твое бело лице,
вересія сабя да ти остра!“
„Хай ти, сестро, сестро Ангелино,
ти да пойдишъ кжй Суля калакчія,
да ти дадитъ деветъ лакти платно,
да ми стегнишъ моя тьнка става!“
Ми отиде кжй Суля калакчія.
Що ѥ велитъ Сульо калакчія:

„Да ми дадишъ твойте цьрни очи,
да ти даамъ деветъ лакти платно!“
[стр. 62] Назадъ се врати млада Ангелина:
„Мори, сęстро, Ангелино,
ако те целиватъ, нищо не се чинит.[!]
Хай ти, сестро Ангелина,
престегни ми полоината
та пойди ми Имеру налбата,
да укоишъ койньа respectively вересія.“
Ми отиде у Имеръ налбата,
да ми коитъ койна вересія.
Ѥ подкой койна вересія.
„Хай ти, сестро, Ангелино,
даль ти коа койна вересія?“
„Хай ти, брате, болена Доичина,
ми подкое, нищо ми не рече!“
„Престегни ми тьнката полойна,
обеси ми сабя жргьосана,
обеси ми на десново рамо,
подьржи ми моя бьрза койна,
[стр. 63] да си явнамъ на бьрзего койна!“
Що ми стана млада Ангелина,
ми престегна болена Дойчина,
ми го качи на бьрзего койна.
Ми прошета по чесна чаршія,
му отиде Лиману побратимъ:
„А, хай гиди, веренъ побратиме,
защо сабя ти не ми остреше:
на чива сестра ти лице сакаше?“
Како махна, та ми го загуби.
Му отиде Сулю калакчію:
„Хай гиди, Сульо побратиме,
защо мене платно не даваше,
даль ти ѥ страхъ да не ти не плата?.
Ела сега тебе да ти плата!“
Како махна съ сабя жргьосана,
и нему глава му пресече.
Му отиде Имеру налбату:
[стр. 64] „Защо не ми коа кайна вересія?[!!]
даль ти бы стра да не ти не плата!“
„А, Дойчине, веренъ побратиме,
та почекай, да ти го подкоа!“
Се наведе Имеръ налбатине,
да му коитъ нему бьрза койна.
Како махна сабя рђосана,
како махна и него згуби.
Така Дойчинъ та що ми отиде,
ми отиде съ койна не коана,

ми отиде съ сабя не острена,
ми отиде во поле широко.
„Та излези, цьрна Арапино,
мие оба да се обидиме!“
„Иди отъ тука жолта Бугарино,
немам сабя въ ощо да омжрса!“
Ми излезе цьрна Арапина.
[стр. 65] Како махна болена Дойчина,
како махна съ жргьосана сабя,
цьрни Арапъ нещо неузнало:
„А, хай гиди, цьрни Арапино,
що ти падналъ фесъ-тъ отъ главата?
Наведи се за да си го земишъ!“
Се наведи цьрна Арапина,
се наведи фесъ-тъ да си земитѣ,
що му падна негова сура глава.
Ми отиде болена Дойчина,
ми отиде на рамни дворои,
ми отиде и душа ми даде.

[26]

[стр. 66] Отъ святаго Георгія

Забило ми се силно но море,
се закжзала силна на ламя;
ката денъ ядитъ п' една девойка,
редъ ми ѥ дошолъ за циреа керка,
циреа керка да ми я ядитъ,
циреа керка единородна.
Ми се собрале свите гражджани,
свите гражджани по пирговите,
как' ке се ядитъ циреа керка,
сеиръ да чинатъ как' ке се ядитъ.
Та ми ѥ дошолъ свети Гьоргія:
„Хай ти, девойко, циреа керко,
що ми си дошла край силно море?“
„Излегла ми ѥ силна на ламя,
ката денъ ядитъ п' една девойка,
редъ ми ѥ дошолъ мене да ядитъ!“
И му зборвитъ и сълдзи ронитъ.
„Малчи, девойко, не рони сълдзи!“
ѥ се наведи на нейзини скутой.
[стр. 67] „Циреа керко, да ме попощишъ,
кога ке дойдитъ силната ламя,
тога ти мене да ме разбудишъ!“
Како ѥ легна на скутоите,

